Д-р ИВАН КАТАРЏИЕВ

# КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ 1878






КНИГОИЗДАТЕЛСТВО НАША КНИГА
СКОПЈЕ 1978

БИБЛИОТЕКА НАШЕ РЕВОЛУЦИОНЕРНО МИНАТО
ЕДИЦИЈА: МЕМОАРИ * ЗАПИСИ * ХРОНИКИ

Уредник
ПАНДЕ ТАШКОСКИ

За издавачот: ВАСКО АНАСТАСОВ
Главен директор

Д-р ИВАН КАТАРЏИЕВ

# КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ
## 1878



КНИГОИЗДАТЕЛСТВО „НАША КНИГА"
СКОПЈЕ 1978

# БОРБАТА НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОД ВО ПИРИНСКАТА ОБЛАСТ НА МАКЕДОНИЈА ЗА ЦРКОВНА И ПРОСВЕТНА НЕЗАВИСНОСТ ДО КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ

Кресна е мало село во Пиринскиот дел на Македонија. Расположено е на падините на истоимената клисура пред Струма да ја напушти и да навлезе во Санданско-петричкото поле.

На 5 односно 17 октомври 1878 година македонските востаници со нападот врз турскиот гарнизон сместен во селските анови го огласија почетокот на востанието, почетокот на борбата за ослободување од ропството на Османлиската империја, од османлискиот феудализам и власт, за создавањето на своја сопствена македонска слобода, за своја македонска држава. По тој напад селото му го даде своето име на востанието што започна тогаш и тоа остана трајно познато во историјата како „Кресненско востание", иако самите востаници на своето востание му го дадоа името „Македонско востание".

Би можело да се каже дека Кресненското востание претставува преломен момент во историјата на македонскиот народ. Преломно е затоа што во него се обединија борците на борбата за културна и просветна еманципација на македонскиот национален идентитет и борците на стихијната самородна ајдучка активност. Тоа претставува богата етапа од искуство и опит на патот кон создавањето на организирана сеопфатна и систематски водена национално-револуционерна организација која учи и води кон свесно жртвување на масите на нивните материјални и морални богатства, на нивните животи за сопствена слобода.



Берово — родното место на Димитар Поп Георгиев

тво неодложно требаше самоволно да се откажам од своите граѓански права и да го напуштам Малешево, а за да не паднам во рацете на власта успеав да избегам во Цариград, преку Ќустендил и Пазарџик со железницата".

„За последиците на минатато по црковното прашање нема да се впуштам да расправам, (бидејќи тоа ќе ме одвлече далеку со своите многу скандалозни и многу интересни настани, од идниот мој расказ за востанието, само ќе кажам) по моето бегство во Цариград турските власти во Малешево извршија многу големи ѕверства: казнуваа, тепаа, затвораа и уште на какви не маки ги подложуваа првенците од малешевските села".

Борбата против Грчката патријаршија во Источна Македонија, т.е. во реонот во кој подоцна ќе избувне Кресненското востание, како впрочем и во другите делови на земјата, постојано ја ширела својата база сред народот.

Колку повеќе се разгорувала борбата против доминацијата на грчката просветна и духовна пропаганда на Балканот, во Бугарија и Македонија, толку пожестока и поисцрпувачка станувала таа, толку повеќе учесниците во неа, македонскиот и бугарски народ биле упатени на меѓусебно помагање. Се разбира, дека степенот на таа заемна помош зависел од степенот на нивната економска развиеност. Во тој момент бугарскиот народ имал поразвиена буржоаска класа и според тоа повеќе можности да ја помага и борбата на македонскиот народ против грцизмот.

Меѓутоа, заедно со помошта што ја укажувала бугарската буржоазија за зголемување на антипатријаршиското движење во Македонија, се зголемувале и нејзините аспирации кон Македонија, кон нејзиниот тутун, афион, итн., изразени преку наметнувањето на бугарската култура, јазик и национално име.

Имено, колку повеќе се развивала антипатријаршиската борба во Цариград како центар, а потоа во Бугарија и Македонија, толку повеќе доаѓале до израз стремежите за централизацијата на таа борба, за концентрација на нејзиното раководство во рацете на богатата бугарска група во Цариград. Колку повеќе

говото културно индивидуализирање. Треба да се истакне дека борбата за културно осамостојување во Македонија воопшто и особено во Серската област ни малку не била наивна. Во таа борба македонскиот народ требало да го совладува отпорот на турската државна власт, жестокиот притисок на фанариотската грчка пропаганда која со сите средства се борела да ја задржи својата предоминација и во исто време да го отстојува својот културен и политички идентитет пред големобугарските настојувања за неговото обезличување.



## ВИДОВИ НА ВООРУЖЕНИ БОРБИ ПРОТИВ ОСМАНЛИСКАТА ВЛАСТ ДО ВОСТАНИЕТО

Истовремено со развојот на црковно-просветната борба од средината на XIX век против економската и културна доминација на Цариградската патријаршија во Македонија, речиси во истиот период се развива и ајдутството како отпор против турските насилства и експлоатацијата, кое има спонтан и непостојан карактер сè докај 1876 година.

Овој вид отпор во Македонија не бил нешто ново. Тој постоел во целиот период на турското ропство. Меѓутоа, она што го одликува ајдутството од поранешните такви појави е прераснување во компонента на националната преродба, така што, иако отпрвин црковно-просветната борба и ајдутството немале некаква заемна зависност, во текот на развојот овие две појави на отпор во Македонија постојано се доближувале додека не станале две појави за една иста цел: национално ослободување на македонскиот народ.

Причините за ајдутското движење во Македонија од средината на XIX век наваму биле резултат од постојаното економско и политичко опаѓање на Турција, по 1856 година, чиишто последици биле зголемената експлоатација и оданочување на работните маси, пропаѓање на селското и занаетчиското стопанство под ударот на западноевропските фабрички производи, итн.

Првите ајдути во Источна Македонија се забележуваат уште пред Кримската војна. Тоа биле мали групички од кои особено се појавил Ињо Војвода (Ињо Марков) од Берово. Тој уште во 1849 година станал ајдутин и со своите дела и храброст набрзо израснал како легенда. Славата на дедо Ињо, поради разните

во сите поробени земји на Балканот против турското ропство.

Во друга информација од Воденско, исто така од тоа време (1873 год.), трговецот Хаџи Ташо вели дека се подготвувало востание во тој регион на Македонија, за што била образувана група од 15 души, која веќе располагала со капитал од 200 лири, купувала барут и оружје и го складирала на тајни места.

Но тоа не поминало само како вриење без одглас. Она што се случувало во Босна за време на прочуеното Босанско востание, ниту пак она што се случило во Бугарија за време на Априлското востание, како и другите вриења во различните делови на Балканот не можело да не најде своја оддушка и во Македонија. Од нив се родило Разловечкото востание чијашто пушка пукнала на 8 мај 1876 година.

Како што е познато душата на Разловечкото востание бил Димитар Поп Георгиев — Беровски.

Беровски, иницијатор не само на бунтот во Разловци, туку и една од најважните личности на Кресненското востание, е роден во 1840 година во Берово во семејството на поп Георги Димитриев. Основно училиште завршил во Берово, а во 1858 година се запишал во Одеската духовна семинарија, од која, поради својата бујна природа, бил исклучен. По исклучувањето од семинаријата тој доаѓа во Белград, каде што стапил како доброволец во српската војска. По отслужувањето на воениот рок се вратил во Берово и станал еден од главните раководители против грчкиот струмички владика, кој во 1874 година го изгонил од Берово.

Поради оваа своја активност Беровски бил принуден да го напушти своето родно место и да бега во Цариград. Меѓутоа, ниту во Цариград не бил сигурен. Подгонет од турската полиција се префрлил во Солун. Говорејќи за оваа епизода од својот живот Беровски пишува: „Јас пак тогаш избегав од прогонот на цариградската полиција, потајно отидов во Солун".

„Во Солун и надвор (околу) Солун успеав да живеам прикриено од турските власти приближно околу половина година. Тука имав можност да примам подробни податоци за дејствата на Херцеговското востание. И случајот ми помогна да ги следам сите дви-

жења на турските војски по суво и по море кога пристигнуваа и се упатуваа со железница преку Митровица за Босна и Херцеговина. Најсилно движење на војските за Босна и Херцеговина се забележуваше околу крајот на 1875 и во почетокот на 1876 година".

„Вестите за херцеговските востанички акции, движењето на турските војски и мојата положба станаа за мене еднакво неподносливи. Од ден на ден нетрпеливоста растеше и јас во месец декември 1875 година решив да организирам востание во Македонија, со кое ќе се даде помош на Херцеговското востание со задржување на еден дел од турските војски"...

Намерите на Беровски биле востанието да ги натфрли границите на неговиот роден Малеш. Тој имал за цел во востанието да се вовлечат и соседните околии, Струмичка, Петричка, Мелничка... Меѓутоа, едно биле намерите друго можностите. Сите напори се свршиле со тоа што подигнатиот бунт се ограничил само на Разловци и блиските на него села. Енергичната акција на турската војска го спречила ширењето на востанието. Тоа било задушено. Единствено четата на Беровски останала да крстари по околните планини на Мелничко, Петричко и Осоговско. Меѓутоа, благодарејќи на одзивот кај народот и покрај прогонството, таа успеала да се одржи цела година на теренот, сè до Руско-турската војна, и да го зачува од грабежите на отстапувачките турски војници.

Оваа акција за востание, во која биле вложени средствата на двајца побогати селани, предизвикана од романтичниот занес на група младинци без одреден поконкретен план и перспектива, подготвувана врз нереалните ветувања за помош од српската војска, во која провејувале пресија и заплашувања спрема оние селани што не биле готови да ѝ се одзват, наполно изолирана од другите делови на Македонија, не можела да има друг крај. Меѓутоа, и таква, таа е не само увод во подоцнежните национално-революционерни борби на македонскиот народ, туку пред сè е драгоцено борбено искуство за Беровски и негавата чета, за Кресненското востание од 1878 година.



## ВОСТАНИЧКОТО ДВИЖЕЊЕ ВО СЕВЕРОИСТОЧНА И ИСТОЧНА МАКЕДОНИЈА ВО 1878 ГОДИНА

Разловечката буна од 1876 година ги натерала турските власти да преземат енергични мерки, притисок и терор за да го задушат движењето во самиот корен. Особено на удар биле понапредните луѓе, занаетчиите и трговците, што довело до замирање на стопанската дејност.

Истовремено војните што започнале, прво Српско-турската од 1876 година, а потоа Руско-турската од 1877/78 година, уште повеќе довеле до опаѓање на стопанството во Македонија. Стопанската активност особено тешко била засегната со сместувањето на турските бегалски маси од ослободените земји по селата и градовите во Македонија.

Освен тоа, во време на војните и по нив, турските војски што се движеле низ Македонија кон фронтовите, или бегајќи назад со сета своја безобѕирност го подложиле населението на ограбување. Многу настрадале од грабежите на башибозукот Кумановско и Кривопаланечко. Се разбира, ниту другите делови на Македонија не биле поштедени. Така, само во Битолско до месец јули 1878 година според информациите биле изгорени 12 села, итн.

Во услови на оваа положба нармално дошло до засилување на отпорот во Македонија. Скоро на територијата на цела Македонија дошло до зајакнување на ајдутското движење. За време на Српско-турската војна 1877 година, покрај активирањето на ајдутството, дошло и до масовно пријавување на Македонци како доброволци во српската а потоа и во руската армија. Според рускиот генерал, командантот на руската вој-

ска во Бугарија, кнезот Дондуков, во почетокот на војната имало околу 1000 Македонци — доброволци групирани во доброволечки чети, наречени „ополченски" единици.

Одѕивот на толку големиот број доброволци од Македонија бил најдобар доказ за народното расположение и очекување за скорешно ослободување од долгото турско ропство. Дури во некои места тоа очекување почнало јавно да се манифестира. Затоа не било мало разочарувањето кога се слушнало за потпишувањето на примирјето, за запирањето на руските и српските војски на самиот праг на Македонија. Ова разочарување било мошне силно во североисточните краишта на Македонија, т.е. во оние краишта што биле во непосреден допир со српската и руската војска. Овде тоа прераснало во оружено движење на народот за отфрлување на турското ропство. Движењето ја зафатило цела Североисточна — Кумановска и Кривопаланечка околија — и Источна Македонија, т.е. дел од територијата на Серскиот санџак, односно неговата планинска област.

Наоѓајќи се под депресија на разочарувањето, а потоа под влијание на мислата дека тоа може да биде привремена положба, која со мали сили ќе може да се премавне, почнало постепено вооружување на населението. Истовремено се појавиле и чети што се движеле во пограничните реони, кои се наоѓале во непосредна близина на српската војска. Тоа главно биле чети составени од Македонци — доброволци во српската војска, кои, веднаш по заземањето на Врање на 19 јануари 1878 година од српската војска, се спуштиле од Козјак во долината на Пчиња. Повлекувањето на турската војска од овие краишта и близината на српската, придонесло речиси сите села во Козјачијата, Герман и Паланечко да се дигнат.

Така почнало движењето во Кумановско и Кривопаланечко. Во прво време во тоа движење дошле до израз осветничките страсти и чувства собрани низ вековите против турското население. Постепено бил воведен ред за што посебно била заинтересирана српската војска. Меѓутоа, независно од воведувањето на извесна дисциплина во редовите на востанатата селска маса, тоа



пак си останало чисто стихијно, селско движење, без изгледи на траен успех. Со приближувањето на времето на одржувањето на Берлинскиот конгрес, турската влада по совет на своите сојузници презела енергични мерки да ги ликвидира сите немири внатре во земјата. Во прв ред таа се погрижила да ги ликвидира немирите на својата граница спрема Србија. Презела соодветни воени мерки. По првиот контакт на востаниците со турската регуларна војска, кон крајот на мај 1878 година, востанието се распаднало, дотолку повеќе што турската власт благо се однесувала кон селаните што не биле затекнати со оружје в рака.

Ликвидирањето на востанието во Кумановско и Кривопаланечко за турската војска не претставувало никаков проблем. Уште при првиот допир со регуларната војска, оставени сами на себе и покрај ветувањата отстрана за помош, востаниците не нашле друг излез освен да ја напуштат борбата. Впрочем, се добива впечаток дека целата работа околу востанието требало да има манифестационен карактер што би помогнал полесно да се покаже пред меѓународното јавно мислење желбата на народот од овој крај за ослободување, односно за приклучување кон Србија. Тоа посебно се гледа од дејноста на Македонците — доброволци во српската војска, на кои по востанието им било доверено да пишуваат петиции до Берлинскиот конгрес, рускиот император и кнезот Милан за приклучување на овие краишта кон Србија.

## ПОДГОТОВКИТЕ ЗА ОРГАНИЗИРАЊЕТО НА ВОСТАНИЕ ВО МАКЕДОНИЈА — ЗАСИЛУВАЊЕ НА АЈДУТСКОТО ДВИЖЕЊЕ

Додека движењето во Кумановско и Кривопаланечко почнало во февруари 1878 година и претставувало обид да се прејудицираат решенијата што требало да се донесат при потпишувањето на мирот меѓу Русија и Турција, и подоцна решенијата што требало да ги донесе меѓународниот конгрес во Берлин, т.е. со помошта на востанието да се изврши притисок и да се приклучат овие области кон Србија, според „изразот на народната волја", дотогаш востанието на теренот на денешна Пиринска Македонија, било резултат од оставањето на Македонија и натаму под турско ропство.

Кресненското востание претставува една од најзначајните манифестации на македонските селани непосредно пред појавата на револуционерната организација од 1893 година и по своите дела и стремежи е вистинска негација на политички план како на турската државна власт така и на бугарското влијание во Македонија.

Кресненското востание избувнало на 5 (односно 17) октомври 1878 година. Првата вест, која го објавила овој историски настан, гласи: „денес пред зората почна борба меѓу селаните од Кресна, Влахи и Оштава со Турците. Турците се опколени во Кресненските анови. Битката продолжува, испратите десет товари патрони, 3 од капаклии (пушки) и 7 од мартинки. Не одлагајтениту минута, потребата од муниција е голема". Кресна 5. X 1878 година во 3,5 часот преку ден. Потпис Д. П. Георгиев.



Всушност како што се гледа од текстот на веста, тоа е првиот извештај за почетокот на Кресненското востание од самиот терен. Но тој извештај е сам по себе регистрација на еден настан што бил резултат од многу предходни настани.

По востанието во Разловци без оглед на повремените осцилации, ајдутството движење било во постојано зголемување на територијата на Пијанец, Малеш, Пирин и јужно од него. Со други зборови, целата планинска област на Серскиот округ во тој период била немирна.

Бројот на четите во Македонија особено се зголемувал по потпишувањето на примирјето помеѓу Русија и Турција, и особено по заклучувањето на Санстефанскиот договор. Впрочем, зголемувањето на четите било во непосредна врска со клаузулите на договорот, според кој руски војски требало да ја окупираат Македонија. Било предвидено за потребите на руските окупациони единици да се формираат и месни чети за заземање на земјата.

Нормално, веднаш по потпишувањето на договорот руската команда во Бугарија презела непосредни мерки за да се реализираат одредбите од договорот. Сите овие мерки, како што вели самиот Дондуков, не можеле да се сокријат од македонското население, така што, кога било променето решението во смисла да не се упатуваат руски војници во Македонија, разочарувањето и огорченоста меѓу Македонците биле мошне големи. Сите надежи одеднаш биле урнати и, како што обично се случува во такви моменти, тие се претвориле во колективни протести и немири. Особено во тој поглед биле засегнати пограничните области, кои биле во непосредна врска со руските војски и, малку или повеќе, биле запознати со плановите за окупирање на Македонија од последните, заради кое и незадоволството кај нив било силно изразено.

Во тој однос особено се истакнувал источниот, односно Пиринскиот дел на Македонија. Причините за тоа биле следниве: според Одринското примирје, Русите можеле да ја окупираат Горна Џумаја и да востават во неа своја или српска власт. Потоа, на 13 февруари била одредена и демаркациона линија, која

поминувала југозападно од градот. Во самиот град руската војска влегла на 11 февруари, не чекајќи ги решенијата на комисијата и веднаш ја организирала власта.

Доаѓањето на Русите во Горна Џумаја предизвикало одушевување кај народот кој одамна ги полнел шумите на Пирин со ајдути. Ајдутските чети, кои уште порано крстосувале низ Пирин и Малеш, каква што била четата на Беровски, сега уште повеќе се зголемиле.

Колку брзо во тоа време доаѓало до зголемување бројот на четите и какви сè причини влијаеле за одење во четите во Пиринскиот дел на Македонија најдобро сведочи кажувањето на Тодор А. Страхинов, еден од современиците и учесник во востанието. Тој дури тоа одметнување во ајдути воопшто не го сврзува за надворешни причини, туку го изнесува како последица на однесувањето на турските власти, грабежите, неправдите и тортурата врз македонското население. И уште нешто. Говорејќи за својот сопствен случај кога во првите месеци на 1878 година бил принуден да бара врска со војводите на ајдутските чети, поради тоа што протестирале против ограбувањето на селската црква од месните Турци и побарале казни за сторителите на делото, Страхинов истакнува дека тој и другите што побарале казни против ограбувачите и потоа поради прогон биле принудени да одат во ајдути биле истите луѓе што две години порано (1876) учествувале во црковното дело и биле веќе забележани од турските власти како сомнителни личности.

Со други зборови оние луѓе коишто пред војните учествувале во црковно-просветната борба против фанариотската грчка пропаганда сега во условите по изгубената војна биле предмет на удар и прогони од страна на власта. Подгонети тие спасот го барале во одење во ајдути. На тој начин бројот на ајдутите брзо растел, а оттука брзо се зголемувал и бројот на нивните чети.

Карактеристичен пример во тој поглед претставува четата на Стојан Карастоилов од село Старчишта — Неврокопско, една од првите личности во Кресненското востание и воопшто во ајдутското движење во Серскиот округ. Во Неврокопско, Мелничко и Демирхисарско во прво време имало само една голема чета, таа на Тодор Паласкарја. Но поради приливот на нови ајдути, во април месец 1878 година таа се поделила на две. На чело на втората чета застанал Стојан, а нејзиниот состав бил само од селани од селото Старчишта. Стојан покажал голема подвижност. Тој се движел низ целиот Серски округ. Имал чести судрувања со Турците, од кои особено било тешко судрувањето на 20 мај 1878 година во околината на Долно Броди — Серско. По судрувањето, поради поддршката што ја добила четата од народот, Турците го заостриле притисокот над селаните. Тоа довело до нов прилив на селани во ајдутските чети. Стојановата чета, вели Страхинов, откако се зголеми многу, стана потреба пак да се подели на две. За војвода на новата чета бил поставен Коста Кукото од село Лакос — Серско.

Кон крајот на август на овие две чети им се придружиле уште и четите на војводите Кочо Љутата од село Левуново и Стојко од село Цапарево.

Според тврдењето на Дондуков, пред почетокот на востанието во Серскиот округ постоеле околу дванаесет чети.

Истовремено, со развојот на четничкото движење во Источна Македонија, т.е. во Серскиот санџак, дошло до зголемувањето на ајдутството и во другите делови на Македонија. На тоа влијаеле како ситуацијата по потпишувањето на Берлинскиот договор, така и постојаното зголемување на турските бегалци чии број, според весникот „Du Presse" само во Серскиот санџак изнесувал 300 000 души. Тие биле вистинско зло за населението. Месните власти ниту сакале ниту пак можеле да ги ограничат, што доведувало, според весникот, до зголемување на христијанските чети. Како резултат од тоа, се појавиле три востанички чети во Битолскиот санџак, кои, се соединиле и составиле една чета од 150 души. Истовремено, во подножјето на Бигла, меѓу Битола, Охрид и Преспа, дејствувала четата на Стојан Војвода за која се тврдело дека имала 500 души. Други две чети се јавиле во Велес, една на чело со Иљо Војвода, за кого се зборувало дека се стремел да достигне до Солун, каде бил многу популарен и друга под водството на бувскиот поп Костадин, која била соста-

вена од околу 200 четници, повеќето од кои биле распуштени опolченици од Руско-турската војна.

Развивањето на ајдутското движење го засилило уште повеќе теророт од страна на Турците. На пример, само во Разлог, за неполн месец, биле убиени 10 души. Во Мелничко, кајмакаминот, под изговор дека се готвело востание во околијата, опустошил околу 20 села во Каршиека, област по десниот тек на Струма. Уште во јули, со 500—600 души редовна војска и башибозуци, тој навлегол во оваа област и почнал да ги напаѓа селата. Поради тоа, народот избегал кон границата. По Каршиека, тој ги нападнал селата Кресна, Влахи и Оштава на левата страна на Струма. Дури кога слушнал дека по него се упатила чета, се повлекол во Мелник.



## ОТПОРОТ ВО БУГАРИЈА ПРОТИВ РЕШЕНИЈАТА НА БЕРЛИНСКИОТ КОНГРЕС

Веднаш по заклучувањето на Берлинскиот конгрес, кога неговите резултати за натамошното задржување на Македонија под турска власт и за поделбата на Бугарија на два дела станале јасни, во Бугарија почнало движење против спроведувањето во дело на решенијата на Конгресот. Во ова движење, кое не било единствено, иако во тој однос биле правени напори, земале учество Бугари, особено од Источна Румелија, а исто така и Македонци кои во тоа време се наоѓале во Бугарија.

Ова движење во почетокот имало повеќе протестен карактер: пишување протести до големите сили против решенијата на Берлинскиот конгрес.

Иницијативата за организирањето протести против решенијата на Берлинскиот конгрес, од името на Македонија потекнале од оние македонски кругови во Бугарија кои биле тесно поврзани со Егзархијата и кои во прво време биле упатени повеќе кон организирањето дипломатски мисии што требало во престолнините на разните европски сили да ја изнесат тешката положба на Македонија.

За одвивањето на акцијата во набележаниот правец, на еден состанок, одржан во м. август во Пловдив, откако се разгледала положбата во Македонија, меѓу другото било заклучено:

1. да се испратат молби до европските царски дворци од кои да се бара поткрепа за подобрување положбата на македонскиот народ;

2. со посредништвото на познатиот Хрватски општественик Јуриј Штросмајер да се измоли рускиот император да го земе под свое царско покровителство — македонскиот народ.

Била предвидена и можност да се бара од Австрија да го прифати протекторатот над Македонија, меѓутоа, оваа иницијатива веднаш била спречена од претставниците на руската команда во Бугарија. Тие не го допуштиле ниту барањето за лично обраќање до рускиот монарх. Во ова време, по завршувањето на Берлинскиот конгрес, на кој, во тој момент, била решена судбината на Македонија, таа останувала под власта на султанот, руските претставници во Бугарија настојувале да смират секакво движење во Македонија, да не ја комплицираат својата меѓународна положба особено на Балканот. Затоа, тие на разните македонски претставници што во својство на делегации ги посетувале им советувале, како што вели Дондуков, трпение, да се чува македонскиот народ од секој неразумен чекор, да се придржува кон законските акти и да не се впушта во насилства и нереди.

Меѓутоа, независно од активноста на наведената група македонски претставници и советите на руската команда во Бугарија, паралелно со неа се работело и врз создавањето услови за организирање оружени акции во самата Македонија. По сè изгледа, дека на чело на тие активности исто така се наоѓале истакнати Македонци тесно поврзани со високи кругови од бугарската Егзархија. Последните, кои ги изразувале интересите на шовинистичките средини на бугарската буржоазија, биле застапници на идејата во Македонија, тука и таму, да се предизвикаат немири, што потоа ќе бидат ползувани на дипломатски план како доказ на бугарската теза во Македонија.

Идејата да се организираат вооружени немири во Македонија преку испратените од Бугарија чети постепено се конкретизирала во размислувањето на високи егзархиски кругови да се формира комитет на чело со софискиот митрополит кој ќе ја координира целата акција сврзана со предизвикувањето на замислените немири. Негова главна задача требало да биде собирањето на парични средства и оружје потребни за планираните немири во Македонија.

Националистичките кругови на бугарската буржоазија брзо ѝ се приклучиле на идејата за предизвикување немири во Македонија. За нејзина конкретизација на 29 август 1878 година во бугарскиот град Трново бил свикан состанок на истакнати претставници на бугарската буржоазија. Целта била да се разгледа положбата во Македонија и Тракија. Резултатот на овој состанок бил создавање на комитет под името „Единство". Основната задача на новосоздадениот комитет „Единство" била во сите делови на Бугарија да се изградат слични комитети, да одржува врски со нив и да работат за иста цел: единство на „сите Бугари" и подобрување на нивната тогашна политичка положба. Од политички причини на комитетот му било дадено хуманитарно име „Благотворителен".

Веднаш по формирањето на комитетот „Единство" во Трново биле преземени мерки тој да се прошири на сите градови во Бугарија. Исто така биле испратени луѓе во Македонија на лице место да се запознаат со положбата, да се сретнат со Натанаил Охридски, егзархиски владика, Македонец од с. Кучевиште Скопско, и да му ја објаснат целта и задачата на комитетот „Единство". Преземени биле мерки Комитетот да се прошири и во странство: во Русија и Романија. Меѓувремено Натанаил, кој бил во центарот на подготовките за вооружени акции во Македонија, во почетокот на месец септември се нашол во Ќустендил. Овде тој се сретнал со познатиот ајдутски војвода Ињо Марков популарен сред народот како дедо Ињо и со неговите четници. На состанокот се решило Натанаил да стане раководител на четите. Во исто време тој изградил клонови на Комитетот во Ќустендил, на чело со владиката Иларион во Дупница (Станке Димитров) и Горна Џумаја (Благоевград).

За разгорување на востаничкото расположение во Бугарија свое место добиле и бившите ополченци — доброволци во руската војска, чии број, како што е речено, во почетокот на Руско-турската војна изнесувал околу 1000 души. Овие луѓе по завршувањето на

војната биле отпуштени од војска, но, со мали исклучоци сите останале во Бугарија.

По одржувањето на Берлинскиот конгрес тие биле првите што почнале да негодуваат против неговите решенија Македонија и натаму да остане под власта на Турција. За подгрејување на атмосферата за востание во Македонија и придобивањето на приврзеници за него особено придонесувало изнесувањето на турските жестокости во неа. Тоа го возбудувало јавното мислење во Бугарија и ги придобивало симпатиите на бугарскиот народ спрема Македонија.



## ИЗБУВНУВАЊЕ И РАЗВОЈ НА КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ

Сите овие елементи зборувале дека ситуацијата во Македонија, особено во нејзините источни делови, била толку зрела за преземање акција, што требало само таа да се здоговори и да почне. На лице биле сите фактори. Особено политичките, со оглед на тоа дека претстоела конференција на претставниците на европските сили кои врз основа на Берлинскиот договор требало да изработат „Органски устав" на Источна Румелија. Овој елемент влевал надеж врз основа на член 23 од Берлинскиот договор за евентуално поставување и на прашањето за промена на административно-политичкиот режим во Македонија. Освен тоа, во Турција, поттикнувани отстрана, насекаде избувнале востанија: во Родопите турско и бугарско, Албанската лига во Призрен итн. И тоа, сите против решенијата на Берлинскиот конгрес.

Во септември 1878 година на лице имало доволно елементи да се пристапи кон организирањето на вооружена акција во Македонија. Кон тоа особено се стремеле новооснованите благотворителни комитети во Бугарија кои по секоја цена настојувале што поскоро да се изведе таа акција. За таа цел тие успеале да соберат повеќе доброволци за востаници во Македонија.

Иницијативата за тоа особено наоѓала на добар прием меѓу бившите ополченци, потоа сред разните ентузијасти, авантуристи итн. Тие биле концентрирани на границата спрема Ќустендил и Џумаја. Формирани во чети, некои од нив добиле задача да ја поминат границата и да навлезат длабоко во Македонија. Таква задача добил Калмиков, но не успеал да ја реализира.

Во исто време владиката Натанаил кој бил задолжен од бугарската буржоазија да ја организира и раководи целата оваа вооружена акција независно од желбите и стремежите на македонскиот народ за слобода, продолжил интензивно со подготовките. На 8 септември 1878 година тој се состанал во Рилскиот манастир со окружните началници на Ќустендил, Џумаја и Дупница. На состанокот уште биле присутни дедо Иљо и Димитар Поп Георгиев-Беровски.

По состанокот, Беровски кој бил определен за заменик на Натанаил, добил задача да ги собере востаниците, т.е. четите и да создаде гранични стражи од селаните на граничниот појас кај Горна Џумаја.

Додека на теренот на Ќустендил биле вршени неуспешни обиди да се уфрлат некои чети во Турција, на теренот кај Горна Џумаја, по состанокот во Рилскиот манастир, биле повикани сите месни чети што дејствувале во внатрешноста на Пиринскиот дел на Македонија да се приближат кон Горна Џумаја. Говорејќи за овој позив учесникот во Кресненското востание Тодор А. Страхинов вели: „Како Стојан војвода, така и другите војводи по македонските планини, а најповеќе Пиринските, добија заповед да се повлечат кон границата и да се јават во Џумаја". На патот за границата четата на Тодор Паласкарја имала тешко судрување кај Арнаутската маала на 13 септември 1878 год. со месниот башибозук и турската војска.

Во Горна Џумаја пристигнале здружените чети на Тодор Паласкарја од село Белотинци — Неврокопско, Стојан Карастоилов од село Старчишта — Неврокопско, Коста Кукото од село Лакос — Серско, Кочо Љутата од село Левуново — Мелничко и Стојко Цапаревецот од село Цапарево — Мелничко.

Со војводите на овие чети било одржано советување за дигање на востание. На советувањето се водела долга дискусија за тоа во кој дел на Македонија да се дигне востанието. Повеќето од членовите на Комитетот како и војводите предлагале востанието да се дигне во Царево село (Делчево), со тоа што ќе се изврши напад на таму стационираната турска војска. Меѓутоа, на овој предлог се спротивставил Стојан Карастоилов, на кого сите војводи му го признавале правото на првенство. Тој предложил нападот да се изврши врз турската војска во Кресна. Откако бил прифатен предлогот востанието да се дигне во Кресна, според тврдењето на Тодор Страхинов, било создадено и единствено раководство на чие чело застанал Стојан Карастоилов, кој бил познат во целиот крај како храбар и справедлив војвода.



По заклучувањето на советувањето во Горна Џумаја, четите се собрале во село Србиново. Овде била изградена нова организација на востаниците. Биле формирани четири одделенија и на секое од нив бил поставен раководител. На чело на првото одделение бил поставен Стојан Карастоилов, второто било ставено под командата на војводата Коста Кукото, третото на војводата Стојо Торолинко од Каршиека и четвртото на војводата Крсто од Свети Врач (Сандански).

Бидејќи со сите овие подготовки раководел таканаречениот „Благотворителен комитет — Единство", чија филијала во Горна Џумаја била создадена на 3 октомври 1878 година, тој, Комитетот, и покрај тоа што пред јавноста се стремел на востанието да му даде самобитен македонски карактер, не можел да допушти тоа да се одвива против неговата волја, со тоа што со него ќе раководат месни луѓе. Затоа командата над востаниците му била поверена на еден авантурист, офицер од руската војска Адам Иванович Калмиков, кој по неуспехот да навлезе во Македонија преку Ќустендил за награда бил префрлен на теренот на Џумаја и овде му била дадена можност да командува со македонските востаници.

На тој начин се сметало дека биле завршени сите подготовки за една вооружена акција во Македонија за почеток на која бил определен нападот врз турскиот воен одред што се наоѓал во ановите на село Кресна. Самото востание, како што веќе споменавме понапред, почнало во раните утрински часови на 5 октомври 1878 година. Поточно, во тоа време бил извршен нападот над турскиот гарнизон во Кресненските анови. Според податоците на еден очевидец, нападот бил извршен на следниов начин: прво, во Србиново каде што биле собрани сите востаници (на 2 октомври б.н.), дошол мајорот (Калмиков — б.н.) и ги собрал сите



Кресненската клисура — центар на Кресненското востание во 1878 година



четници, како и селани од околните села чии број достигнал до 400 души. Потоа на 4 (среда) вечерта тргнале кон Кресна, каде што се наоѓал анот со турската стража и уште истата вечер ја нападнале.

По борбата од 18 часа, турската стража била совладана. Во писмото кое по повод победата било испратено од востаниците до благотворителните комитети во Џумаја, Софија, Дупница, Ќустендил и по другите места, меѓу другото се вели: „Ние Македонските востаници го следиме своето дело. Вчера одржавме борба од 18 часа со два булука регуларна турска војска. Борбата се заврши, од нас еден убиен и три ранети, а од Турците девет убиени, 11 ранети, а други 119 војници и 2 офицера запленети".

По ликвидирањето на турскиот гарнизон во Кресна, поради збунетоста и неорганизираноста на турската војска пред востаниците се отвориле можности за брзо напредување и проширување на востаничката територија. Уште истиот ден биле заземени селата Оштава, по жестока битка Влахи, кое станало седиште на востаничкото раководство. По заземањето на Ново Село (8 октомври) дел од востаниците се префрлиле на десниот брег на реката Струма и наскоро ги зафатиле селата Мораска, Брезница, Будилци, Сливница и Крушица.

Веднаш по првите постигнати резултати востаничкото раководство презело мерки да се осигура од евентуални напади на турската војска зад грб. За осигурување на крилните страни на востанието, една чета со Тодор Паласкарја била распоредена да го држи патот за Разлог, а на десната страна на Струма биле префрлени четите на војводите Златко, Ѓорѓи Око, Иван Атанасов, Инџето и Мите Јурукот.

Опишувајќи го развојот на востанието во неговата почетна фаза во својот извештај од 17 ноември 1878 година до главниот командант на руските војски на Балканот генералот Тотлебан, кнез Дондуков — Корсаков пишува: ... „На 8 октомври македонските востаници го зазеле с. Грнчар, а на 9 Брезница, потиснувајќи ги Турците. Исто така на 9 октомври востаниците имале судрување до с. Мораска со турски регуларни војски од 200 војника при што, тие последните

ги принудиле да отстапат, го зазеле село Мораска, а и поблиските села: Сливница, Будилница и Калиман- ци". . . . „Во внатрешноста на Македонија востаниците зазеле до 26 села (Љубница, Крепилово, Добри Лаки и др.) чии жители одушевени од успесите исто така се наоружале и им се придружиле на востаниците, зазе- мајќи ја линијата меѓу Н. Село и Пеерин Паланка (ве- ројатно Петрич б.н.) во правец на с. Грнчар."

Напредувањето на востаниците кај Кресна ги принудило Турците да почнат да отстапуваат и во Карши- ека. И војводите што требало да бидат заштитница кога го забележале отстапувањето на Турците, почнале да настапуваат. Тие без борби ги зафатиле селата Рибница, Гореме и сите други села до селата Старчево, Палат и Јаково во Петричката каза. Тој успех уште повеќе го подигнал ентузијазмот кај востаниците. Нивниот број постојано се зголемувал, поради кое штабот на востанието пристапил кон формирање на нови чети. Била создадена и коњица под команда на војводата Николица Македонски и неговиот помошник Коста Николаев од Тетово.

Востанието добро се развивало и во Мелничкиот крај. Некои села Турците почнале да ги предаваат без отпор и бегале од нив, а други на далечина од 8 часа од востаниците праќале свои претставници со молба да се предадат. Во близината на Мелник, поточно во селата јужно од него се појавиле чети. Поради тоа, Турците почнале да го напуштаат Мелник и околните села и да бегаат во Петрич и Серез. Истовремено востанието почнало да се проширува и во Малеш.

Сите овие успеси на востаниците ја изненадиле турската команда во Мелник, која со силите со кои располагала не можела успешно да им се спротивстави. Поради тоа, според кажувањето на Тодор Страхинов, таа побарала од востаниците да се состане со нив за да се спогодат за прекинување на огинот додека не се решат спорните прашања на мирен начин. До состанокот меѓу двете страни дошло на 17 октомври 1876 година над турското село Градешница. Како претставници на востаниците на преговорите биле Калмиков, Стојан Војвода, Коста Кукото, Анастас Жостов, Иван Трендју, Коста Николаев и други. Разговорите не биле успешни.



Востаниците, како што можело и да се очекува, според писмото на Страхинов, барале турската војска да се повлече од овој крај, додека во писмото на Калмиков и Беровски до Џумајскиот комитет се вели тека тие барале Турците да се предадат. Турците го оставиле без одговор барањето на востаниците, а паузата ја искористиле за довлекување на нови сили.

Додека траело ова затишје, Турците решиле да го ликвидираат движењето што се појавило околу Мелник и Берово. Во Мелник тие ги затвориле селските првенци на блиското село Сушица. Регуларната војска го ограбила селото Орман Чифлик. Оваа акција на турската војска ги предизвикала месните македонски чети, кои извршиле напад над војската, а потоа го запалиле турското село Зевгели, само на половина час од Мелник. Тоа ѝ дало повод на војската да преземе голема акција на чистење, од која настрадале 12 села околу Мелник и не помалку во Демирхисарскиот крај. Истовремено Турците извршиле напад и на Берово, како и на околните села. До борба дошло кај реката Албаница и шумата во која биле повлечени беровчани каде што се наоѓале и месните востаници. По дводневни борби, Турците се повлекле, но и околу 200 семејства од овој крај поминале на мелнички терен.

Најпосле, во времето на затишјето од 22 октомври Турците успеале да концентрираат достатно сили и оружје и на 28 октомври извршиле напад на востаничките позиции. Борбата тој ден траела 9 часа. Во неа на страната на Турците, покрај регуларната војска, зеле учество и селаните од блиските турски села: Градешница, Белица и Плоски. Во борбата за овие три села Турците имале бројна надмоќ на која востаниците тешко успеале да ѝ се спротивстават. Меѓу нив, особено меѓу собраните од сите страни доброволци, настанала паника. Тие ги напуштиле безредно борбените позиции и бегале. Благодарејќи само на месните луѓе, таканаречените харамии, Турците не успеале да го пробијат фронтот. И двете страни ги задржале своите позиции, меѓутоа, коњицата на востаниците била наполно уништена, а одвај успеал да се спаси и самиот Стојан Војвода. Иако востаниците во ова судрување успеале да ги задржат позициите, нивните редови биле



Мелник — панорама



намалени поради дезорганизирање. Постоела сосема реална опасност ако Турците извршат уште еден напад, востаниците не само што не би можеле да ги задржат позициите, туку не би можеле да ги одбранат ни другите места. Од друга страна, Турците сè повеќе ги зголемувале своите регуларни сили. Се прошириле вести дека во еден дел од Каршиека, кај селата Ѓурѓево и Стинек, дошла регуларна војска, што предизвикало страв и паника меѓу населението од овој крај.

Меѓутоа, по борбата на 28 октомври турската војска била принудена одново да се зафати со немирите што избиле во нејзината позадина. Дошло до нови буни на селаните околу Мелник, поради што на 1 ноември 1878 година турската регуларна војска го нападнала селото Черешница, центар на немирите, го ограбила и опустошила. Од налетот на Турците малку народ успеал да се спаси бегајќи пред војската.

Ликвидирањето на немирите во нивната позадина им овозможило на Турците да го продолжат чистењето на востанието на левата страна од Струма. Вооружени со артилерија, тие на 10 ноември влегле во село Влахи, каде што бил сместен штабот на востаниците. Под притисокот на регуларната и добро вооружена турска војска, востаниците го напуштиле не само Влахи, туку и Оштава и се повлекле во село Сенокос. Утредента, т.е. на 11 ноември, турската војска напреднала до Кресненските анови, од каде што почна востанието.

Со оваа победа турската војска ја повратила загубената територија на левата страна на Струма и ги отфрлила востаниците на нивните излезни точки. Резултатот од оваа победа бил: 12 ограбени и изгорени села со околу 1 200 куќи и голем број бегалци. Меѓутоа, со оваа победа востанието уште не било завршено.

## ПРОГРАМСКИТЕ ЦЕЛИ НА ВОСТАНИЕТО ИГРАТА НА ГОЛЕМИТЕ СИЛИ И АСПИРАЦИИТЕ НА ГОЛЕМОБУГАРСКАТА БУРЖОАЗИЈА

Кресненското востание кое не било резултат на систематски градена револуционерна активност под раководството на соодветна револуционерна организација, туку настанало како продукт на специфичната ситуација во Македонија и на Балканот по завршувањето на Руско-турската војна, решенијата на Берлинскиот конгрес од јули 1878 година, играта на големите сили и големобугарските аспирации на бугарската буржоазија за доминација на Балканот започнало без јавно определена програмска платформа.

Меѓутоа, ова не значи дека учесниците во него немале претстава што очекуваат од востанието и што требало да им донесе тоа.

Основната програмска цел што му ја наменила бугарската буржоазија на востанието во Македонија, дефинирана уште на собранието во Трново кога бил основан комитетот „Единство", како што вели прецизно бугарскиот патријарх Кирил, била борбата против Берлинскиот договор, за „единство на бугарскиот народ, со тоа што ќе го организира и поткрепи четничкото движење што се појавило во Македонија".

Како го замислувале тогашните предводници на големобугарската буржоазија Стефан Стамболов, Л. Каравелов, Др. Цанков, А. Ташикманов, архимандритот Стефан итн. востанието во Македонија?

Сите досегашни иследувања говорат дека тактиката што ја диктирал Софискиот комитет „Единство" кој во случајот играл раководна улога, се состоела во „дигање шум" преку водење герилско-партизанско војување. Зашто, таквото востание во Македонија, и секаде ако е потребно „ќе биде решителен удар врз Берлинскиот конгрес".

Внимателното анализирање на конкретните акции што ги презел комитетот „Единство" во Македонија во испраќањето чети на разни страни, како и во нападите на повеќе места во Источна Македонија, потоа напорите да се продре во Централна Македонија, особено во Повардарјето, наполно ја потврдуваат оваа тактика.

Меѓутоа, постои доста распространето мислење, особено сред дипломатските претставници, а поконкретно кај нивните воени специјалисти, дека бугарската буржоазија при планирањето да се дигне востание во Македонија имала поамбициозен и попрецизен стратегиски план, со кој проблемот за пропагандниот карактер на акцијата воопшто не се доведува во прашање.

Така на пример, суштината на овој план, како што ја согледувал амбасадорот на Франција во Цариград во своето писмо од 28 октомври 1878 година до министерот за надворешни работи, се состоела во следново:

„Водечкиот комитет во Бугарија управуван директно од Русија, има на свое располагање два поткомитета: еден во Ќустендил, а друг во Дупница. Првиот ќе делува на поттикнување на агитацијата насочена кон Запад, кон Крива Паланка, Куманово и Скопје — вториот поткомитет е за четите кои би се спуштале по двете паралелни долини на реките Струма и Места, а и двете се завршуваат во Орфанскиот Залив на Егејското море". Би било зафатено, вели амбасадорот, и населението по „долината на Вардар, со што планинските делови меѓу Вардар и Струма, населени речиси единствено од муслимани, ќе бидат опфатени и опкружени".

Изгледа дека се работи, продолжува амбасадорот, уште од почетокот со веќе наведените операции и со поединечни борби да се заземе тесното дефиле на 25 до 30 километри далечина од малиот град Демир Хисар. Низ оваа клисура водат два патишта: од Серез за Скопје (по долината на реката Струмица) и од Серез за Дупници (по реката Струма, а ако клисурата на Крива Река, близу до Крива Паланка, биде во рацете

на востаниците, отоманските трупи би биле отсечени од долината на Струма.

Без оглед на сите резерви што можат да се имаат спрема мислењето на Турција во однос на целите што во Бугарија му се придавале на востанието, заслужува да се истакне и тоа. Впрочем, тоа е многу блиску на мислењето на францускиот амбасадор.

Според тоа како го пренесол францускиот воен аташе во Цариград до својот воен министер во писмото од 29 октомври 1878 година, мислењето на Турците било дека „целта на овие револуционерни комитети не е толку да ја окупираат земјата колку да провоцираат меѓусебни масакри со кои сакаат, очигледно, да покажат пред Европа дека е невозможно и понатаму да живеат заедно, едни крај други, муслиманското и христијанското население и на тој начин да се оправда изговорот на историските заштитници на христијание на Ориентот за обновување на Кнежевство Бугарија во границите на договорот од Сан Стефано. Агентите провокатори во моментов определени **да го мобилизираат** на некој начин востанието, ќе настојуваат само да заземат две или три значајни клисури во овој тежок реон за да ги спречат, или барем да ги забават, акциите на отоманските трупи, за да го добијат нужното време за организирање на востаничките контингенти. Со ова би се објаснило и тоа, што првиот направен напор близу Мелник имал за цел затворање на клисурата, што се наоѓа меѓу овој град и Демир Хисар, а низ која минуваат два патишта: од Серез за Скопје, по долината на Струмица и од Серез за Дупница по долината на Струма. Со заземањето на овој премин, од една страна и клисурите на Крива Река источно од Куманово, од друга страна, востаниците би биле многу повеќе обезбедени од енергична акција на отоманската армија"...

Без големи напори, доволно е само да се потсети на различните акции и иницијативи што ги реализирало или наредувало да се реализираат раководството на комитетот „Единство", па да се потврдат погоре наведените мислења за целите што ги проследувала големобугарската буржоазија во Македонија.



Така на пример, во месец септември, пред почетокот на востанието во Кресна Адам Калмиков со група доброволци од Видин бил испратен во Ќустендил и кај Девебаир се обидел да навлезе во Македонија, но бил разбиен и се вратил назад во Бугарија.

На 25 октомври 1878 година Софискиот комитет испраќа писмо до благотворителниот комитет во Горна Џумаја, во кое меѓу другото се вели и следново:

„Пишете му на Калмиков да преземе брзи акции за да дига шум. Многу ќе биде интересно за делото ако може да се упати едно одделение да го заземе Разлог; ако има вооружени луѓе Поп Костадин да се испрати на внатре во Македонија, да дејствува на таков начин за да се подигне населението на неколку точки. Да фаќаат позиции по планините за постојано да ги обеспокојуваат турските власти".

Напразно, вели патријарх Кирил, штабот на востанието се лутел на Џумајскиот комитет (на К. Босилков) затоа што порачувал да се дигне востание во Разлог и да се создаваат немири и внатре во Македонија. Таа наредба доаѓала од Софија, каде не се мислело дека четите треба да водат редовна војна, а герила, партизанска војна, со тоа што четите спрема условите ќе поминуваат од место на место.

Самиот Натанаил додека востаничките дејства по течението на р. Струма биле во својот успешен развој и барале поголема грижа, особено снабдување со оружје и муниција за кои се чувствувале постојана потреба, се ангажирал да го шири востанието кон Северна Македонија. За таа цел тој започнал да концентрира и тоа по ликвидирањето на војводата Стојан Карастоилов во Ќустендил, луѓе и оружје. Во тој дел на границата спрема Врање и Крива Паланка распоредил околу 500 души.

Во текот на настаните, кога поради судрувањата во востаничките редови и нивната поделба на надворешни и внатрешни дошло до распаѓање на востанието, членот на раководството на комитетот „Единство", познатиот бугарски општественик Стамболов добил задача тој непосредно да се ангажира со востанието. Неговата цел била да го спречи натамошното пропаѓање на востанието со тоа што уште повеќе ќе го потчини

под раководството на бугарската буржоазија и на нејзините интереси. Тој извршил ревизија на работењето на некои комитети и ги посетил Ќустендил и Горна Џумаја во кои биле концентрирани четите. Дури на 5 јануари 1879 година закажал состанок во Горна Џумаја за кој подготвил предлог во самата Македонија да се создаде организација со задача во пролетта на 1879 година да подигне ново востание.

Со еден збор целта на големобугарската буржоазија била востанието во Македонија исклучиво да го потчини на своите егоистични националистички цели. Тоа требало да ја помогне нејзината политика на незадоволство и борба против решенијата на Берлинскиот конгрес. Во зависност од потребите на нејзината политика, диктирана од меѓународната политичка ситуација, требало да се натераат да дејствуваат и македонските востаници. Колку македонското востание требало да ги задоволува политичките и пропагандни цели на бугарската буржоазија за борба против решенијата на Берлинскиот конгрес говори тоа што пред уште да почнат акциите во Македонија, во бугарскиот печат веќе била отворена специјална рубрика под наслов „Македонското востание". Вестите во неа се надувувале по неколку пати за да се создаде, во земјата и надвор од неа, впечаток за силината и широчината на востанието, за сериозноста на ситуацијата и за потребата од интервенција во полза на бугарските аспирации.



## ЦЕЛИТЕ НА МАКЕДОНСКИТЕ ВОСТАНИЦИ БОРБА ЗА ДРЖАВНОСТ

Со оглед на тоа што востанието во Македонија, односно „Македонското востание", како што востаниците самите го нарекувале, не било резултат на претходно добро обмислена и програмирана дејност, што можела да биде резултат само на активноста на една револуционерна организација, во почетокот македонските востаници не излегле со некои поблиску дефинирани програмски цели.

Меѓутоа, тоа не значи дека тие претставувале некоја аморфна маса без сопствени гледања, очекувања и цели од борбата во која самите крвавеле, ја носеле на своите плеќи. Тоа било невозможно едноставно затоа што во борбата учествувале истите оние сили кои пред тоа ја носеле на својот грб борбата против грчката и бугарска црковно-просветна пропаганда. На самото чело на востанието се наоѓал Димитар Поп Георгиев кој во свое време исто така бил на чело на борбата на својот народ за црковно-просветна автономија. Сето тоа било доволно и на востанието да му ги пренесе и предаде истите оние цели за кои се водеше црковно-просветната борба, проширени и дополнети со намери што ќе одговараат на оружјето со кое таа сега се водеше.

Што очекуваа македонските востаници од сопствената акција кога се решија да го земат оружјето в рака, кои беа нивните цели?

Според некои информации во текот на летото во 1878 година на советувањата што ги организирале во Софија истакнати македонски јавни работници било договорено да се организира големо народно воста-

ние во Македонија чијашто основна цел би била да им се спротивстави на решенијата на Берлинскиот конгрес. Најнепосредната задача на востанието требало да биде да се спречи примената на решенијата да им се отстапи Џумајско на Турците. Немирите во Џумајско и подлабоко во Македонија по реката Струма кон Петричко и Демирхисарско требало барем во прво време да го одложат повлекувањето на руската војска од Горна Џумаја.

Несомнено во овие размислувања се откриваат гледања на дел од македонските кругови кои малку или повеќе биле блиски со некои средини на бугарската Егзархија.

За разлика од нив, целите на самите востаници колку и неразвиени во почетокот на востанието, со неговото јакнење и материјализирање во реална борбена сила и востаничка власт сè повеќе се дефинирале. За нив востанието сè повеќе се изразувало како средство за ослободувањето на Македонија, за создавањето на македонска држава.

Во тој поглед особено се карактеристични „Правилата на Македонскиот востанички комитет" кои, според љубезната информација на колегата Славко Димевски, кој располага со нивно копие, се чуваат во „Приватната библиотека" на починатиот бугарски патријарх Кирил, Архивно одделение. Дело 2341. Архивна единица 50, лист 30-61.

Во „Правилата", стои дека „Македонскиот востанички комитет" ги „озаконил во 1878" година, и како што вели Димевски врз основа на пропратното писмо на Натанаил, од 13 ноември 1878 година, испратено до Софискиот комитет, нив веројатно ги изработил Димитар Поп Георгиев. Програмските цели на востанието, содржани во правилата озаконети од Македонскиот востанички комитет можат да се групираат во два основни пункта: национално-политички и социјален. Во национално-политичките цели се зафатени сите аспекти на борбата: ослободувањето и конституирањето на македонската држава, изградбата на власта на ослободената територија, народносната и верска толеранција, односот спрема Благотворителниот комитет, спрема непријателите на македонскиот народ, основите на над-



ворешната политика на востанатиот народ, пред сè односите со соседните народи итн.

Во правилата исто така доволно место им е посветено и на воено-организационите прашања на востанието.

„Во желбата да го отфрлиме од нашата татковина турскиот јарем, секој од нас кој колку што може станавме да се жртвуваме зашто од секој од нас е потребна помош. Ние се дигнавме како поборници на слободата. Со нашата крв што ја пролеваме низ полињата и горите македонски ние служиме како македонска војска на Александар Македонски за слободата со нашата девиза: „Слобода или смрт", се вели во текстот на Правилата, „односно уставот", по „кој сите ќе се управуваме и сите ќе ги исполнуваме додека не ја ослободиме целата наша татковина Македонија".

Определувајќи ја „целта на востанието во Македонија", понатаму се вели дека тоа сè уште е делумно, но треба да се прошири низ цела Македонија (чл. 1). „Во востанието учествуваат луѓе од самата Македонија коишто се чувствуваат Македонци и мислат за слободата на својата татковина" (чл. 2).

„Целта на македонското востание се вели во чл. 9 од Правилата, не е никаква тајна, тоа е ослободување на Македонија, земја на славните словенски просветители и учители Кирил и Методиј која со векови страда од турското ропство. Затоа секој што нема да се бори за нејзиното ослободување, а си прави свои сметки, нема за него место во востанието".

Осврнувајќи се потоа на тоа зошто востанието се дигнало само во еден дел на Македонија, а не во целата земја, востаниците во своите Правила објаснуваат дека откако дошле до сознанието оти во дадените политички услови во Македонија, Турција, на Балканот, па и во Европа, тоа било невозможно да се стори, одговараат дека тогаш решиле да се дигне „местимично востание во Источна Македонија и ослободиле многу села и населени места со внатрешни сили".

Меѓутоа, тие ни малку не се откажале од основната идеја востанието да се прошири на целата земја. „Пред нас стои големата задача да ја ослободиме целата наша татковина — Македонија, се вели во чл. 125 од

Правилата. Ние сега водиме партизанска борба со Турците, но нашата намера е да испратиме востанички чети внатре во Македонија за да се дигне востание и таму".

Во Правилата се вели „дека за таа цел веќе биле преземени и конкретни чекори. Имено, била определена една чета од 300 востаници на чело со војводите Караискаки, Стефо, Павле и Кара Коста да замине во Битолско, во Мариовските планини, и од месните доброволци да ја постави основата на востаничката војска во тој крај".

Објаснувајќи го карактерот на востанието во дел од чл. 132 на Правилата изречно се вели:

„Нашето македонско востание е внатрешно и ние го водиме со свои сили".

И најпосле во врска со национално-политичките цели на востанието, од кога се објаснува како ќе се конституира и како ќе функционира цивилната власт на ослободената територија, јасно и прецизно се вели дека „Централниот комитет по ослободувањето на татковината ќе подготви устав за уредувањето на македонската држава, како автономна со политичка и културна автономија во Отоманската империја или надвор од неа, ако тоа го позволат големите европски сили" (чл. 145).

Востаничкото раководство на чело со Димитар Поп Георгиев имало јасна претстава, сосема нормално со оглед на тоа дека потекнувало од длабоките низини на македонскиот народ и во себеси го носело вековниот гнев против османскиот феудален систем, дека без задоволувањето на социјалните аспирации на широките чифлигарски маси кои ја носеле борбата на своите плеќи востанието не можело да ја активира нивната сила, да стане привлечно за нив.

Иако без некоја солидно изработена програма за општествено-економски промени што се задолжувало да ги воведе победоносното народно востание во новоизградената македонска држава, првото што се сметало за потребно да се направи уште додека течело востанието било „најстрого да се забрани чифлигарењето", второ постоечките чифлигари веднаш да ја добијат во сопственост земјата што ја обработувале како чифлигари под услов ако нејзиниот сопственик, т.е. чифлик-сајбијата не е во состојба сам со своето семејство да ја обработува. Исто така се повела сметка оние чифлигари кои како резултат на примената на Правилата ќе останат без работа да им се даде безстопанствената земја на обработка без оглед на тоа дали била засадена од бившите стопани. Безстопанствената земја им се давала и на малоимотните селани (чл. 152, 153, 154).

Без оглед на вековното ропство, наталожената недоверба и нетрпеливост поради насилствата на турската власт и на самоволието на разните силници, разулавените банди итн. македонските востаници своето ослободување не го замислувале како донесување на неслобода за другите народности што живееле во Македонија, па ни за припадниците од владејачката нација. Тие особено имале чувство за социјална правичност, свесни дека ниту положбата на експлоатираните маси од „владејачката турска нација" не се одликувала од таа на македонските селани. Затоа барале почитување на имотниот интегритет на мирното турско население и се заземале за верска толеранција.

Во тој поглед Правилата најстрого ѝ забранувале на „македонската востаничка војска", кога ќе ослободи некое село или град да го ограбува населението, вклучително и турското. „Секој востаник ќе си носи храна во торбата и додека не пристигне комората ако нема да јаде ќе трпи. Кој ќе влезе во турска куќа да бара храна или што и да е друго ќе се третира за ограбувач и ќе се накажува со смрт". (чл. 48)

Тоа било додека траела борбата за ослободување. Меѓутоа, за да се покажало дека оваа мерка не била од привремен карактер ниту пак била мотивирана со тактички и демагошки намери, во делото од Правилата со кои се регулирале и основите за уредувањето на цивилната власт во ослободена Македонија во врска со имотната сигурност на турското население и верската толеранција се пропишува:

„Месните власти, комитетите ќе водат строга сметка за запазување имотите на Турците коишто со ништо не са се огрешиле спрема востанието и со чесен труд го заработуваат својот леб. Секој оној што ќе направи

штети на имотот на таков Турчин ќе биде осуден на најстрога казна — смрт". (чл. 155)

„Строго се забранува ширењето на омраза на религиозна основа, да не се прави поделба помеѓу националностите, затоа што секој е рамноправен граѓанин и се наоѓа под заштита на законите на македонската граѓанска управа". (чл. 156)

Натаму во правилата најстрого е забрането безчестењето на верските институции — цркви и џамии, или пак ограбување на вакавскиот имот. За нарушителите се предвидува најстрога казна.

На православните им е препорачано да ги почитуваат муслиманските обичаи. Забрането било без дозвола да се влегува во муслиманска куќа, да се открива муслиманска жена, да се пуштат свињи во муслиманските имоти итн.

Истите забрани важат и за муслиманите спрема православните обичаи, нешто што било практика во минатото и што сè уште се практикувало во „неослободените места".

Настојувајќи колку што е можно повеќе да ја истакнат автономноста на своите постапки и решенија мотивирани исклучиво од целите за ослободувањето на Македонија, македонските востаници не само декларативно ги изнесувале своите намери, туку презеле практични чекори да се заштитат од дејствија на неканети туѓинци. И во тоа биле еднакво претпазливи и укажувале на будност како спрема опасноста од инфилтрирањето на турски шпиуни во востаничките редови така и спрема агентите на другите заинтересирани сили.

Во поглед на последните посебно се препорачувала претпазливост спрема разните доброволци, спрема нивното неконтролирано примање во востаничките редови. Востаничкото раководство имало прецизно изработена препорака за тоа. Тоа на еден начин се однесувало спрема македонците што сакале да му се приклучат на востанието или да го помогнат, а на друг начин спрема странските доброволци.

„Голем број Македонци во Србија — се вели во еден член од Правилата — изразија желба да му се приклучат на македонското востание удирајќи по турските сили од северните граници, меѓутоа, немаат оружје. Ако си најдат оружје и го прифатат нашиот востанички устав од срце ги примаме". (чл. 136)



Меѓутоа, за примањето на странците од „словенските земји" прописите се веќе подруги. Прво се вели дека и тие се примаат во колку си најдат оружје и го прифатат востаничкиот Устав, за потоа да се рече: „меѓутоа, помеѓу нив има и еден број на авантуристи од кои востанието нема полза, та по никоја цена да не се примаат".

Заради самозаштита препорачано е „доброволците што се испраќаат однадвор без препорака од Македонскиот востанички штаб да не се примаат во четите, да се испитаат кој ги праќа, да не се шпиони... Во колку ќе се докаже дека станува збор за шпион или пропагандист или разбојник дојден од Турција, Грција, Бугарија, Србија, Русин, Босанец или од каде и да е, да се испита кој го праќа, за каква цел и за сè што направил по востаничките места ќе се наказжува"... (чл. 71) „Ако полоцна се разбере дека некој доброволец примен веќе во редовите на македонските доброволечки војски е шпион на некоја страна или работи против целите и интересите на македонското востание ќе се наказжува според законите на македонската востаничка војска како внатрешен". (чл. 72)

И најпосле пропишан е еднаков однос спрема сите непријатели без оглед на нивната народносна припадност. „Секој христијанин и муслиман — Македонец, Турчин, Арнаут, Влав и други кој ќе се покаже противен на востанието и востаниците ќе се прогонува"... (чл. 15).

Независноста и самостојноста на македонското востание од 1878 година се јасно истакнати не само во политичко-програмска смисла во која е изразена политичката филозофија на предводничкиот фактор на востанието и на неговите носители, туку и во погледите за составот и организацијата на „македонската војска", за создавањето и функционирањето на востаничката власт, како и во визијата како требало да изгледа и да дејствува пирамидата на цивилната граѓанска управа во ослободените делови на Македонија.

Кога се зборува за тоа кој ја сочинува македонската војска, во Правилата дословно се вели дека „македонската востаничка војска" освен редовните востанички сили ја сочинува „целото македонско население од ослободените и неослободените краишта". Впрочем, секој е на некаков начин македонски војник, машко или женско, стар или млад, сите се должни кој колку може и со што може да му помага на востанието. (чл. 82)

Определувајќи го на тој начин правото и должноста на секој Македонец да го даде својот личен прилог во ослободувањето на својата земја, во Правилата посебно е разработено местото на селаните како основен состав на војската. Пропишани се нивните должности како војници на македонската војска. Во време на борбите тие се должни да се наоѓат во борбените линии, а во време на затишје на своите ниви.

За функционирањето на македонската селска востаничка војска, која сепак не била регуларна, бил пропишан систем според кој во секое село се формирал старешински совет. Селаните биле групирани во капетанати на чело со капетан.

Капетанот кој се јавувал како повисока форма на воена организација имал на располагање по 100 души, кои ја имале функцијата на регуларна војска, т.е. би кажале, вршела гарнизонска служба. За заштита на ослободените места се организирале стражи кои се менувале секои 10 дена. Освен тоа бил изграден и систем на востанички комитети кои делувале тајно во близината на фронтовската линија и се грижеле за безбедноста, прехраната итн. на населението како и за регрутирање на војници за македонската војска.

Тргнувајќи од основната идеја да се мобилизираат силите на македонскиот народ и на другите народности што живееле во Македонија за нејзиното ослободување од турското ропство, од една и од друга страна настојувајќи сите востанички дејствија без оглед во кој крај на Македонија и како се појавиле да се потчинат на единствената команда на „Македонскиот востанички комитет", Правилата се прогласувале за задолжителен акт, инструмент на единство што ќе „биде во сила во сите области на Македонија". (чл. 128) За изградувањето на единствено востаничко раководство со Правилата се наредувало во секој реон каде ќе се подигне востание да се создадат „обласни македонски востанички комитети кои ќе раководат со востаничките сили и ќе одржуваат врска со Македонскиот востанички комитет". (чл. 129)

На востаничките чети што се појавиле во различните краишта на земјата како во „Костурска, Малешевска, Прилепска и Велешка каза, во Џумајскиот округ, во Скопско итн." а пред сè под раководството на месните војводи, „Македонскиот востанички комитет како централен за цела Македонија" им препорачува на сите војводи да му се обратат за добивање на соодветни директиви.

Освен воените проблеми сврзани со ширењето и развојот на востанието, во Правилата им е посветено определено место на прашањата сврзани со конституирањето и функционирањето на цивилната власт или како што во нив се вели на „граѓанската управа" во ослободените територии.

Имено за изградбата на власта во Правилата е пропишано на ослободената територија да се воведе „привремена граѓанска управа" која ќе раководи со општествениот живот на народот. (чл. 140)

Според прописот во секое населено место се составувале заеднички комитети од по пет члена. Грижата за раководењето со овие комитети му била доверена на Централниот комитет кој исто така бил составен од пет члена и кој имал политичка функција. Покрај другото тој бил обврзан да го „претставува македонското востание пред туѓите влади и пред народот". (чл. 144)

Во Правилата се пропишани мерките за осигурување на редот и мирот на граѓаните. Главната грижа за тоа е поверена на милицијата и на соодветен судски орган кој при непостоењето на пишани закони требало да работи врз основа на обичајното право. Во грижата за воведувањето ред и мир на ослободената територија особено внимание се посветило на меѓунационалните односи. Биле преземени мерки да се спречи секаква нерамноправност и дискриминација. Така, во мешаните населби учеството во органите на власта било на паритетна основа, а во немешаните таа била сос-

тавена од самите селани независно од нивната национална припадност.

Се разбира Правилата или Уставот како програмско-политички документ не би биле целосни, ниту пак амбициите на македонските востаници дека се борат за своја сопствена независност, за своја слобода, за своја држава би биле убедливи ако во нив не се определувал и односот спрема надворешните фактори кои имале релативна тежина за развојот на востанието и особено спрема однесувањето на бугарската Егзархија и Благотворителниот комитет „Единство".

За прашањето на принципите врз основа на кои востаниците ќе настојуваат да ги уредуваат своите меѓународни односи и контакти во Правилата е разработена посебна глава под наслов „Воншните задолженија на востанието". Всушност тој дел од Правилата претставува еден вид кодекс за надворешната политика што востаниците ќе ја водат додека траело востанието, а во кој силно и без секаков остаток е подвлечена самостојноста на востаничката акција, нивната слобода тие самите без сечие туторство да ги уредуваат своите меѓународни односи во интерес на востанатиот македонски народ, на неговите амбиции за ослободување и конституирање во своја сопствена држава.

Во Правилата во прв ред е укажано на тоа какви треба да бидат настојувањата на востаниците кон Европа и соседните држави: Бугарија, Србија, Грција, кон албанското национално движење, Русија, па дури и кон Турција. Во нив посебно е акцентиран односот кон бугарската Егзархија.

Во однос на Европа во Правилата се вели: „Македонското востание е внатрешно, но тоа нема да успее ако не ја убедиме Европа за нашата ослободителна борба"... (чл. 182)

За постигањето на оваа цел „Македонскиот востанички комитет" е задолжен од името на сите македонски востаници да преземе соодветни пропагандни акции, преку испраќање на мемоари итн., со задача да ги „појаснува целите на востанието, да се сфати вистината на нашата борба, дека таа е ослободителна и дека нејзината цел не е да ги нарушува правата на другото населението во Македонија" (чл. 184)



Односите на востаниците со бугарската држава се поставени врз принципот на рамноправност и реципрочност. Во Правилата за тоа се вели:

„Макдонскиот востанички комитет ќе ја информира владата на кнежевство Бугарија дека Македонците нема да имаат други мешања со Кнежевството, освен братска помош на овие наши словенски браќа" (чл. 186). Македонскиот востанички комитет во Кнежевството ќе се претставува од наши претставници, а Кнежевството исто така може да испрати свои претставници при Комитетот. (чл. 187)

И во поглед на соработката со Србија се прифатени истите принципи, „Македонскиот востанички комитет ќе ја запознае и братската земја Кнежевството Србија со целите на нашето востание и ќе побара братска помош за ослободувањето на Македонија. Ако српскиот кнез позволи во кнежевството ќе испратиме наши претставници (депутати) и при Комитетот ќе примиме нивни претставници". (чл. 191) Натаму се вели дека Комитетот ќе побара од српскиот кнез помош во оружје и други материјали за успехот на македонското востание. Особено се истакнува дека ќе се замоли српскиот кнез да не се „сопираат нашите Македонци во Србија да земат учество во ослободувањето на нивната татковина Македонија"... (чл. 193).

Во поглед на Грција е истакнато дека Востаничкиот комитет ќе ја замоли грчката влада да го помогне македонското востание со тоа што ќе го позволи испраќањето на македонски доброволечки чети од Грција. Потоа се нагласува дека грчката влада особено ќе им помогне на востаниците ако ги засили своите акции против турците во Епир и Тесалија за да привлече кон себе турски војски. Се разбира, и „македонските востаници со своите дејствија исто така ќе го помогнат ослободувањето на Епир и Тесалија". (чл. 195, 196)

„Македонскиот востанички комитет" пројавил интерес и за соработка со албанското револуционерно движење. Тој си поставил за цел да ги „повика на братско разбирање албанските бајрактари и народни водачи кои се залагаат за слободата на својата татковин-

на, за нивна и наша слобода да му се придружат на македонското востание" (чл. 197).

За односот со Русија во правилата се бараат начини како да се побара од рускиот император да се заложи за подобрување на судбината на македонскиот народ. Посебно се настојува да се осигури поддршка од руската војска во Бугарија. За таа цел се предвидувало една делегација на „Македонскиот востанички комитет" да го посети „рускиот губернатор во Кнежевство Бугарија" за да го запознае со востанието и да побара „руските војски со оружје да ги помогнат македонските востаници".

Освен грижата да се прецизираат односите со заинтересираните држави и движења, особено со соседните, во Правилата посебно место е одвоено за односите со бугарската Егзархија и благотворителниот комитет „Единство" против чијашто дејност е изразено запрепастување, негодување и спротивставување.

„Светата бугарска Егзархија на чело со Неговото Блажество води политика повеќе од чудна, бидејќи под предлог дека се грижи за Македонците што остануваат под непосредната власт на Турците одржува тесни пријателски врски со турската влада во Цариград" и со тоа мисли дека угодувајќи им на Турците ќе се здобие со влијание врз нив и ќе може да испраќа владици во Македонија кои ќе го заштитуваат македонското население и од насилниците. „Тешко му на Македонецот. Македонскиот востанички комитет не ја одобрува таквата калпава политика која ги разединува народните сили и ѝ ги врзува рацете на Македонија за ослободување". (чл. 200)

Македонскиот востанички комитет сметал за потребно директно да се обрати до свештениците во Македонија и да ги повика да не ги исполнуваат наредбите на Егзархијата, да му се приклучуваат на востанатиот македонски народ до неговото ослободување, а потоа ќе се реши и црковното прашање во Македонија.

Со Правилата се предвидувало делегација на Македонскиот востанички комитет да го посети Егзархот Јосиф во Цариград и да побара од него да не му пречи



на „македонското востание ако не сака да го вбројат во редот на предавниците". (чл. 202)

Исто така е речено дека од Софискиот владика Милетиј, кој во улогата во „спомагател на нашето македонско востание не малку штета му нанесе на делото, ќе се побара да се откаже да му помага и со тоа да не му штети на востанието". (чл. 204).

Решително отфрлувајќи им секакво право на бугарските комитети, (во прашање е комитетот „Единство") да се распоредуваат со македонското востание, подвлекувајќи дека македонските востаници се единствено повикани да решаваат за средствата и методите на својата борба за ослободување, во Правилата изречно се вели:

„Македонскиот востанички комитет со донесувањето на овие Правила, односно македонскиот устав, изјавува дека Софискиот комитет во иднина нема никакви обврски кон македонското востание" (чл. 205) „Сите наредби на Софискиот централен комитет се ставени вон сила, а востанието ќе се раководи од Македонскиот востанички комитет што се наоѓа во Македонија". (чл. 206)

Не се потребни големи напори за согледување и анализирање на програмските цели што во македонското востание ги следела бугарската буржоазија преку Комитетот „Единство" и Егзархијата и тие на востаниците за да се сфатат различните позиции на двете страни.

Очигледно е, меѓутоа, дека програмскиот документ што претставниците на македонското востание го изработиле е граден како резултат на здобиеното искуство, горчливите разочарувања и поуки доживеани од однесувањето спрема востанието на експонатите на големобугарската буржоазија. Се зборува дека тој е настанат во втората фаза на востанието, по крвавите пресметнување и елиминирање на авторитетните востанички раководители. Поради тоа „Правилата на македонскиот востанички комитет", без оглед дали биле прифатени така како што било предвидено, и без оглед на тоа колку како акт биле применети во практика, претставуваат првостепено автентично сведоштво за национално-политичката философија на македонските вос-

таници дијаметрално спротивна на политиката на големобугарскиот фактор во востанието. А тоа е во исто време и потврда за причините на судрувањето меѓу двете страни кои започнале уште во самиот почеток на востанието. Колку повеќе востанието се развивало, толку повеќе доаѓале до израз настојувањата тоа да биде исклучиво инструмент во рацете на бугарската политика, а со тоа се испарувале и илузиите кај македонските востаници за вистинските намери на бугарскиот комитет, т.е. за тоа дека востанието е пред сè подигнато за ослободување на македонскиот народ, толку повеќе еволуирале нивните сознанија сè до создавањето на спомнатиот програмски документ во кој е одразена борбата за самостојност на движењето како услов за извојување на сопственото ослободување и за создавање на своја македонска држава.



## ОРГАНИЗАЦИЈАТА НА ВОСТАНИЕТО И СУДРУВАЊЕТО ВО НЕГО

Своевидна организација на востаничките сили била спроведена уште пред започнувањето на востаничките акции. Меѓутоа, веднаш во почетокот, по првите забележани успеси биле извршени некои промени. На чело на востанието бил избран командант, наречен „Атаман“. За таков бил именуван рускиот офицер Адам Иванович Калмиков. Покрај командантската должност се организирал и востанички штаб за чиј началник бил избран Димитар Поп Георгиев — Беровски. Четите ја сочувале својата организација со тоа што секоја од нив веројатно од психолошки побуди добиле, со исклучок на една, имиња на тогашните истакнати руски раководители во Бугарија.

Воената организација на востаничките сили и натаму била подложена на промени. Тоа го налагала и потребата. Во текот на востанието приливот на востаниците нагло растел, а со тоа се зголемувал и бројот на четите. Најмалку девет чети биле формирани. Освен тоа заострувањето на меѓународните односи како последица на востанието наложило да се променат имињата на четите кои носеле руски имиња и со тоа ја компромитирало руската политика на Балканот. И најпосле, и тоа треба посебно да се подвлече, првата организација на востаничките сили го носела белегот на зависноста на востанието од Благотворителниот комитет, која по судрувањето меѓу комитетот и востаниците не можела повеќе да се одржи.

Создавањето на слободна територија го наметнало прашањето за извесна организација на власта која пред сè ќе се грижи за редот и мирот, спречување на само-

волијата, прогонување на дезертерите, непријателите итн. За таа цел на 17 октомври 1878 год. во Кресна било формирано „полициско началство". Во задача на полициското началство било и собирањето на востаници од заземените места, собирање данок од неспособните за војување, испраќање материјали за воените потреби на востаниците и др.

Друго важно прашање за успешниот развој на востанието бил начинот на регрутирање нови сили за востанието и неговото снабдување со оружје, муниција и храна.

Познато е веќе дека востанието било подготвувано со благослов на бугарската буржоазија, која како практично средство за спроведување на своите цели ги измислила „благотворителните комитети". Овие комитети уште во почетокот на своето формирање почнале да собираат доброволци, оружје и пари, и потоа, кога настапил погоден момент, сето тоа го праќале да се бие против Турците. Главниот извор за собирање доброволци, биле поранешните македонски доброволци од ополченските единици во руската армија. Потоа, со продолжувањето на востаничките борби, тие комитети собирале доброволци секаде каде што можеле да ги најдат, а некаде била вршена и насилна мобилизација.

На собирањето и праќањето на доброволци работеле сите благотворителни комитети во Бугарија. Доброволците биле праќани во групи, или во организирани чети. Нивниот број до крајот на 1878 година изнесувал вкупно 417 луѓе. Меѓутоа, сите овие доброволци не биле користени во Кресненското востание, туку и на други места, според наоѓањето на Благотворителниот комитет во Софија.

Сепак, најголем извор на луѓе за востанието преставувал теренот на кој се воделе борбите. Според Дондуков, во цела Македонија 1878 година имало 1500 востаници. Поголемиот број од нив се наоѓале во Кресненското востание, а тоа значи дека во своето мнозинство овие луѓе биле од овој крај.

Додека потребите од луѓе за востанието било лесно да се задоволат, зашто народот со радост се одѕивал на востанието, проблемот за снабдувањето на вос-



таниците со оружје и муниција не можел да се реши. Благотворителните комитети, кои се зафатиле со таа работа, не само што не можеле секогаш во достатни количества да набават оружје во однос на потребите, туку воделе и специјална политика при снабдувањето на востаниците со него поради кое гладот за оружје никогаш не можел да биде задоволен, а тоа пак се одразило како врз нормалниот развој на востаничките акции, така и врз односите меѓу востаниците и комитетот.

Уште во првото писмо, во кое Беровски известува дека бил извршен напад над хановите во Кресна, тој бара да му се испратат 10 товари муниција за пушки. Позивите за оружје биле повторувани речиси во секое писмо. За да се најдело некое решение за нормално снабдување на востаниците со оружје, Беровски и Калмиков предлагале комитетите да одредат еден до двајца свои претставници во Србиново кои би се занимавале со оваа работа. Но, од предлогот не излегло ништо, а потребите од оружје со секој нов ден на борбата растеле. Така, на пример, во писмото од 10 октомври Беровски, покрај вестите за успесите на востаниците, одново пледира за оружје и бара да не се губи ниту минута, бидејќи помошта што дотогаш била добиена, според него, не можела да послужи како импулс за востаниците. Тој моли да му испратат 2—3000 пушки и барем 50 товари муниција, бидејќи, и покрај успесите, без оружје не можело да се стигне далеку. Во своето писмо истовремено Беровски изразува чудење заради ладнокрвното однесување на комитетот спрема востанието во Кресна, и за бескорисното натрупување оружје во Ќустендил.

Сите повици и молби до Благотворителниот комитет во Горна Џумаја останале без резултат. Колку спомнатиот комитет се оглушувал кон барањата за оружје сведочи фактот што го наведува самиот Беровски, дека 20 дена од почетокот на востанието во Кресна, востаниците добиле вкупно 60 пушки и тие биле неупотребливи.

Недостатокот на оружје од една и постојаниот прилив на нови востаници од друга страна, меѓу кои се наоѓале и голем број испратени но ненаоружани доб-

... предизвикал немир и незадоволство во востаничките редови. Тоа било извор на сомневање и водело кон судрување меѓу Комитетот и востаниците, судрување што имало тешки последици и кое го открило постоењето на два погледа, на две цели на востанието.

Всушност првите знаци на судрувањето се забележуваат уште во самиот почеток на Кресненското востание и тоа не меѓу раководството на востанието и Благотворителниот комитет, туку внатре меѓу самите востаници; меѓу доброволците-туѓинци, доведени однадвор, кои претендирале на раководна улога во востанието, и искусните војводи од самиот терен, кои некои го викале „харамии".

Се зборува дека до судрувањето меѓу востаниците, или подобро речено меѓу надворешните и внатрешните членови на раководството дошло уште во текот на нападот врз турската војска во Кресненските анови. Имено, иако уште пред нападот за командант на востаниците бил именуван Калмиков, сепак извештајот од бојното поле не го потпишал тој туку Беровски. Потоа, во извештајот забележливо се зборува дека извојуваната победа била резултат на борбата на селаните од селата Кресна, Влахи и Оштава.

Според Тодор Страхинов, нападот врз турската војска почнал под командата на Калмиков, но поради неговата неспособност во командувањето раководењето со нападот го презел во свои раце Стојан Карастоилов, искусен војвода со голем авторитет меѓу востаниците. Тоа бил и почетокот на раздор и поделба меѓу востаниците доброволци, дојдени од надвор и востаниците од самиот терен — внатрешни. Ништо не помогнало тоа што Калмиков ја задржал положбата на командант, а згора на тоа му била дадена и помпезната титула „Атаман".

Борбата за власт особено се заострила кога кон востаниците со чета свои доброволци се приклучил уште еден авантурист Полјакот Луис Војткевич.

Војткевич дошол од Ќустендил во Влахи на 18 октомври, а веќе на 22 октомври дошло до судрување и поднесување оставка како член на командата.

Главната причина на судрувањето било обновувањето на старото ривалство меѓу Калмикова и Војткевич и борбата за командантското место. Меѓутоа, ривалството меѓу двајцата авантуристи застапници на интересите на Благотворителниот комитет не останало само меѓу нив двајцата туку се претворило во реална опасност за предизвикување на расцеп меѓу востаниците. Ова дотолку што поради самоволието и грубоста на Калмиков востаниците бегале од неговата чета, што се одразило врз интензитетот на востанието. Од своја страна Војткевич на место да се ангажира за смирување на ситуацијата, одел од човек до човек и ги убедувал да поминат под негова команда.

Ситуацијата станала крајно критична и напната. Можно е, вели Беровски, да дојде до борба меѓу востаниците. За да се стави крај на тоа, Штабот на востанието на 20 октомври 1878 год. во селото Влахи образувал „две главнокомандувачки одделенија, прво и второ". За командант на првото бил поставен Калмиков а на второто Војткевич. Всушност организацијата на востаничките сили била прилагодена на стремежот да се спречат судрувањата меѓу ривалите со тоа што функциите биле изедначени. Се разбира, во овој случај Штабот и конкретно Беровски уште повеќе го потврдил своето право да ја „одобрува општата команда на востанието како и неговата организација".

Меѓутоа, бидејќи ниту едниот од двајцата ривали не ги прифател решенијата на Штабот на востанието, било решено и двајцата да се протераат. Потоа, како што вели Страхинов војводите го „дигнале Стојан Карастоилов високо на раце и го прогласиле за временен командант на востанието".

Со овој акт на војводите, раководните луѓе од самиот терен ја презеле ситуацијата во свои раце. Обидот на Војткевич да се задржи на востаничката територија остро го осудиле и му изјавиле на Благотворителниот комитет во Џумаја дека ако во одредено време не биде повикан да ја напушти територијата, ќе биде стрелан.

Се разбира дека таквиот развој на настаните во средината на востаниците не бил само прост производ на амбициозните желби на извесни личности да стојат на раководно место во востанието. Тој имал многу подлабоки причини и во својата суштина бил од чисто

политичка природа. Тој бил резултат од две разграничени гледишта за целите на востанието, а — според тоа — и на тактиката која востаниците требало да ја спроведат. А тоа значи дека и личностите што биле протерани од средината на востанието биле само спроводници на една политика и концепција на востанието, која им била туѓа на целите и погледите на македонските востаници, т.е. на внатрешните, — што нужно морало да доведе до отворено судрување и пресметување.

Ако судрувањето во востаничките редови било резултат на двете гледања, на двете тези, на двете политики што ги определувале целите и текот на востанието, тогаш и логично било да дојде до директно судрување меѓу протагонистите на двете гледања — меѓу внатрешните и надворешните.

Првите знаци на овој судир се изразени во писмото на Беровски од 10 октомври 1878 год. упатено до претседателот на Џумајскиот комитет. Во писмото се изнесени критички забелешки на политиката на Комитетот во поглед на снабдувањето на востаниците во Кресна со оружје. Тој, најблаго речено, е гневен од „ладнокрвното однесување" кон востанието, затоа што додека тие во Кресна трпеле поради недостаток на оружје, тоа „се трупа во Ќустендил без некоја полза досега".

Натамошниот развој на востанието и постапките на Благотворителниот комитет спрема него постепено но сигурно воделе кон заострување на односите. Внатрешните, т.е. македонските востаници љубоморно ја чувале својата автономија во раководењето со востанието, и секој обид за мешање на Комитетот „Единство" предизвикувал реакција. Доволно било Комитетот да превземе некоја иницијатива на своја рака, без претходна консултација со раководителите на востанието па да дојде до искрење. Карактеристична е во тој поглед една писмена пофалба дадена од Комитетот на некои војводи без претходни договори со самите востаници.

Давајќи оддушка на гневот што го предизвикала оваа постапка во своето писмо од 19 октомври 1878 год. Беровски меѓу другото пишува: „прашањето за



тоа кој од војводите требало да биде одликуван е наше дело".

Критиката на политиката на Комитетот „Единство" спрема востаничките дејства во Кресна брзо напредувала и се претворила во јавно негодување и отворено сомневање во неговите намери. Тоа особено дошло до израз по повод протерувањето на Војткевич и Калмиков од востанието. Одразувајќи го огорчувањето меѓу востаниците од однесувањето на овие експоненти на Благотворителниот комитет, Беровски во писмото од 22 октомври 1878 год. упатено до Џумајскиот Комитет пишува: „ете какви луѓе се вовлекуваат во такво свето дело, да го оцрнат и упропастат. За тоа и за сметките на Комитетот ќе се расправа. Ние не знаеме колку и што има во него комитетско".

Се разбира, протерувањето на Калмиков и Војткевич од востанието со што била ликвидирана продолжената рака на бугарската буржоазија во него и тоа поминало потполно во рацете на „внатрешните" т.е. на самите Македонци, потоа изразеното сомневање во искреноста на намерите и карактерот на Комитетот не можеле да останат без последици. На Благотворителниот комитет му било сосема јасно дека постапката на востаничкото раководство водела кон осамостојување на востанието. Без збор, тоа од гледиштето на освојувачките интереси на големо-бугарската политика било недопустливо. Биле потребни брзи и енергични мерки со кои ќе се спречел ваквиот не сакан развој на востанието за тоа повторно да се претвори во инструмент на големобугарската политика.

Јасно било дека оваа цел не можела да се постигне со постоечкото раководство и особено не во соработка со Беровски. Било потребно на чело на востанието да се доведат луѓе кои без секакви двоумења ќе ги исполнуваат наредбите на Комитетот.

Затоа, меѓу првите чекори што ги презел Комитетот за наметнување на својата власт во востанието било отстранувањето на Беровски како идеен и организационен носител на отпорот и независноста на македонското востание. Со писмо од 23 октомври било побарано од него да се јави во Горна Џумаја. Меѓутоа, сфаќајќи ја позадината на барањето да појде во Горна

Џумаја, дотолку повеќе што таму се наоѓале протераните Калмиков и Војткевич, барањето било одбиено. Во својот одговор од 24 октомври 1878 год. потпишан од десет „водачи и четоводачи на македонското востание" раководството на востанието ќе напише: „ја разбравме потребата од идењето на Беровски, началник на штабот, во Г. Џумаја. Меѓутоа, задржувањето во Џумаја на Калмиков а исто така и на Војткевич, кои се во оставка од востанието, ни дава повод да замолиме дека додека не добиеме вест за нивното одење од Г. Џумаја, ние не го пуштаме Димитрија".

Одговорот што го испратило востаничкото раководство јасно покажува дека Комитетот не само што изгубил секаква доверба во востаничките редови туку со своите дела станал причина за сплотување на раководството околу Димитар Поп Георгиев и водел кон натамошно заострување на меѓусебните односи.

Најдобар израз на расположбата во редовите на востаниците кон политиката што ја водел Комитетот дал Димитар Беровски во своето писмо од 25 октомври 1878 год. до претседателот на „Џумајскиот комитет", К.П. Босилков. Во него тој без секакво двоумење и заобиколување вели:

„Надежта што ја имавме гледаме се губи. Гледаме дека Вие само си играте со нас. Разноски се прават, вниманието си го свртувате каде што не е потребно. Луѓе со оружје беа потребни овде. Вие ги задржувате по неколку дена и ги праќате кој знае каде. Впрочем, сметам за своја должност да Ви кажам дека ако се продолжи оваа работа јавете ни барем да знаеме што да правиме. **Вашата должност мислам, е да ни помогнете со средства, а што се однесува до воената страна Вие просто треба да сте набљудувачи.** Како што гледаме Комитетот просто си игра со овие работи, па ние ќе бидеме принудени да ја почнеме нашинската, но одговорноста за крвта на невините ќе биде ваша. За тоа Ве молиме да ни одговорите позитивно или негативно по таа работа. Најпосле можете да кажете во што се состои причината за тоа. Причината е, Господо, дека не ни испраќате редовно и навреме пушки и муниција. Ни испраќате невооружени луѓе, а ние овде немаме фабрики за да ги наоружаме... За Разлог не



е време и да мислите за востание. Совесно размислете со која сила сакате да отворите толкав круг. Еве одобривте и за Паланка да заминат неколку чети. За Бога,



Димитар Попгеоргиев — Беровски, началник на штабот на Македонското востание

помислете, со испратените од Вас први и последни 60 пушки колку чети се образувани. . .?"

Овој став на Беровски кој впрочем бил став на целото востаничко раководство за тоа каква требала да биде улогата на Благотворителниот комитет во развојот на македонското востание со тек на времето, кога нему и на раководството ќе му стане уште појасна позадината на ваквото држање на бугарскиот комитет, ќе биде подигнат на степен на уставен принцип.

Имено, во член петти од „Правилата на македонскиот востанички комитет" во кој се говори за односите со Благотворителниот комитет се вели:

„Се позволува на таканаречените благотворителни комитети надвор од Македонија да го помагаат востанието. Меѓутоа, главниот предмет и грижа на таа нивна помош треба да биде: собирање на парична помош, оружје, секаков вид облека, храна итн. и со готовност да ги праќаат спрема укажувањата на востаничкото раководство".

Во исто време во чл. 135 од Правилата изречно ќе им се сугерира на македонските патриоти во туѓина што биле волни материјално да ја помагаат борбата за ослободување на Македонија својата помош да ја испраќаат директно до „македонскиот востанички комитет", а не „како досега преку комитетите во кнежевство Бугарија".

Овој решителен став на Беровски покажува дека разликите во погледите за развојот на востанието биле толку големи, што секаква соработка под исти услови била повеќе невозможна. Нешто повеќе, јазот уште повеќе се продлабочувал. Од раководството спорот се пренесол меѓу востаниците, кои се поделиле на месни и доброволци. Последниве почнале да дезертираат, и тоа во моментот кога на 28 октомври регуларната турска војска го прекинала примирјето и извршила напад на востаничките позиции. Во тој момент поголемиот дел од доброволците дезертирале и ги оставиле „внатрешните" сами да се борат со надмоќниот непријател. Заради тоа пак, кога востаниците успеале да ги задржат позициите и да ги отфрлат Турците, Беровски му наредил на помошник-началникот на штабот да напише до претседателот на Благотворителниот комитет во



Џумаја дека „вчерашната победа е наша, извојувана со храброст на македонските хармани, а доброволците избегаа кој каде види. . . Да живеат харманите со војводите."

Таквиот развој на востанието во никој случај не одговарал на намерите и целите на Благотворителниот комитет. Тој не можел да се согласи да биде елиминиран од раководењето со востанието, да се признае победен. Затоа, презел најенергични мерки да ја задржи раководната улога во своите раце, дури и по цена на губење на преземената територија и на популарноста среде народот.

Веднаш по добивањето на информациите во Софија за протерувањето на Калмиков и Којткевич од востанието, Софискиот Комитет, кој одбраната на независноста и самостојноста на македонските востаници ја оквалификувал како „анархија", му ја испратил следнава директива на Благотворителниот Комитет во Горна Џумаја: „Од Вашите две писма од 25 октомври како и од усните информации на Г-на Атаманот Калмиков и Пеко Павловиќ дознавме со жалење во каков безпоредок се наоѓа востанието во Македонија. За елиминирањето на овој беспоредок што може да не доведе до лоши последици решивме: Да се уапси началникот на Штабот Димитар Поп Георгиев, и да се определи една привремена комисија од три члена. . . што ќе раководи со финансиската, поштенска и административна работа во новопреземените места. Вашиот комитет треба да ѝ се потчини на речената комисија која го претставува Централниот Комитет. За апсењето на Димитар П. Георгиев треба да се сообразите со наредбите на Комисијата. Во иднина по делото на востанието Вашиот комитет ќе се дописшува само со Комисијата и со овдешниот Комитет". . . Директивата е потпишана од претседателот на Софискиот Комитет Милети, бугарски владика.

Како што се гледа со оваа директива Софискиот Комитет го „суспендирал" раководството на востанието па и Комитетот во Џумаја и сè предавал во рацете на Комисијата. Таа добила вонредни овластувања со кои требало да се елиминира самостојниот карактер на Македонското востание што можело да се постигне

единствено преку грубото отстранување на внатрешното раководство.

Пишувајќи за вистинските задачи што ги добила Комисијата, еден од нејзините членови, Ѕрумов, вели дека тоа требало да биде некој вид привремена влада која имала право да врши врховен надзор над востанието, да одржува врски со Софискиот Комитет, да раздава оружје, облека, пари, храна и друго, да заведе административен ред во ослободените места, да поставува кметови, стражари, падари и др. Но, нејзината главна задача била да раководи со востанието преку новоименованиот главен командант Калмиков и неговата придружба Пеко Павловиќ (Бошковиќ) Црногорец, Панта Срећковиќ, офицер од српската војска и воениот инженер Валтер Шулц.

Првата грижа на споменатата Комисија по доаѓањето во Горна Џумаја била да го отстрани Беровски од востанието. На 2 ноември 1878 година тој бил повикан во рок од 24 часа да го напушти востанието и да се јави пред членовите на Комисијата.

Овој пат Беровски, како што пишува во своето писмо од 7 ноември до Софискиот комитет „за да избегнам какви и да е компромитирања го ополномоштив војводата Стојан" и заминал за Џумаја каде „на 3-ти вечерта се сретнал со Комисијата". Овде, вели Беровски, Калмиков му соопштил дека по наредба на Софискиот комитет „сум осуден да се оддалечам од востанието" а тој „бил ополномоштен да ја преземе командата".

Беровски во присуство на Комисијата бил изложен на жестоки напади на Калмиков и Војткевич, кои му рекле дека доколку не се потчини на наредбата да остане во Горна Џумаја или на друго место, ќе биде врзан.

Дали бил врзан или затворен Беровски во Горна Џумаја од документите не се гледа, но фактот што само 3 дена подоцна му се јавил на Софискиот комитет од Ќустендил зборува дека тој бил протеран не само од востанието туку и од Горна Џумаја.

Како била примена оваа мерка на Софискиот Комитет во раководството на македонското востание, односно како била спроведена на теренот?



Иако отстранет од востанието Беровски, во спомнатото писмо од 7 ноември, враќањето на Калмиков во него го осудил како акт чија цел е „да се уништи до крај светото народно дело". Тој за таа постапка без двоумење го обвинува Софискиот Комитет и целата одговорност за последиците му ја префрлува нему. „За тоа сè што се случи, (по 4 ноември 1878 година), одговарате Вие пред Бога и пред народот ако навистина сте решиле да одите толку далеку да го казните и уништите востанието со моето отстранување".

Изгледа дека по отстранувањето на Беровски од востанието за натамошно спроведување наредбите на Софискиот комитет, Комисијата се послужила со подмолна постапка за полесно да му се наметне на раководството на востанието. Карактеристично е во тој поглед сведочењето на учесникот во настаните Тодор Страхинов. Тој пишува: „По девет дена (од истерувањето б.м.) пак пристигна истиот мајор — Адам Калмиков со писмо до Комитетот, Стојан и во иднина да се признава за врховен, а мајорот да служи кај него како руско претставничко лице. Мајорот се преправаше дека на сè е согласен и велеше дека ќе умре за Стојана".

Независно од подмолната постапка и извесната наивна широградост на востаничкото раководство, враќањето на Калмиков било дочекано со негодување и отпор во востаничките редови.

„Едни од војводите, вели Страхинов во своите спомени, му советуваа на Стојан по вторпат да го истера Калмиков. Стојан како добродушен мислеше дека и сите други се како него без злоба и се согласи, да се прими Калмиков.

Согласноста на Стојан одново да се прими Калмиков предизвикала расцеп во востаничките редови. Повеќе војводи не очекувајќи ништо добро го напуштиле седиштето на востанието.

„Затоа, вели Страхинов, војводите Капчо, Стефо, поп Буфски и други го напуштија Влахи, ја минаа Струма и отидоа кај селата Тросково, Падеж, Лешко и други. Поднесоа оставка Георги Саатчијата и началникот на штабот Мите Попов. Изнадојдоа други големци — Петар Павловиќ, Црногорец, Димитри Немец, Пандо

Велковиќ и др., блиски пријатели на мајорот божем и на Стојан војвода", го завршува Страхинов описот на драматичните настани со кои било ликвидирано раководството на македонското востание.

Последиците од оваа безобѕирна постапка на бугарскиот комитет, како што предвиде и самиот Беровски, беа крајно трагични за натамошниот развој на востанието како и за судбината на некои негови раководители, како таа на војводата Стојан Карастоилов.

Со повторното наметнување на Калмиков на чело на востанието Софискиот комитет ги обезбеди своите натамошни вмешателства за спроведување на сопствената големобугарска политика.



## ПРОШИРУВАЊЕ НА БОРБИТЕ ВО РАЗЛОГ

По прогонството на Беровски од востанието, како и по напуштањето на некои војводи, Благотворителниот комитет одново се добрал до раководството на востанието. Тоа веднаш се осетило на теренот. Со доаѓањето на комесарите во востанието бил вратен и Војткевич, со тоа што биле разграничени реоните на дејствијата меѓу двајцата авантуристи: Војткевич го добил Разлог, а Калмиков — Кресна.

Потоа Комитетот пристапил кон реализирање на своите планови, а имено, колку што е можно, на повеќе места да се организираат напади и побуни. Намерата уште од порано да се испрати едно одделение да завладее со Разлог сега можела да се спроведе во дело.

Подготовките за тоа му биле доверени на бугаринот Братан Маринов од Тетевен. Овој, според некои укажувања, на 5 ноември организирал советување на кое учествувале и месните војводи од Разлог. Биле создадени две чети. Едната, под водството на Маринов, Срećковиќ и месниот војвода Тодор Паласкарја, кој на овој терен се наоѓал за да го штити левото крило на востанието во Кресна, добила задача да го нападне селото Банско, а другата под раководството на Штерју Влавот, селата Горно и Долно Драгалишта. Крајната цел на акцијата во овој дел на Пиринската област била да се заземе административниот центар на котлината, градчето Мехомија (Разлог).

Нападот на Банско почнал на 8 ноември 1878 година. По борба од 12 часа кон која на востаниците масовно им се приклучиле и селаните, Банско било ослободено.

Овој успех како и одбивањето на нападот од едно одделение на турската регуларна војска во почетокот ја подигнал расположбата кај народот за борба. Меѓутоа, ранувањето на Маринов во едно судрување со група спахии внело немир кај борците и народот чии старешини почнале на сите страни да бараат помош во оружје, луѓе и раководител што ќе го замени ранетиот Маринов.

Меѓувремено, на 11 ноември, во Банско пристигнал Војткевич, под чија команда се наоѓало востанието во Разлог. Се очекувало дека тој ќе ги врати редот и дисциплината кои по ранувањето на Маринов опаднале. Меѓутоа, очекувањата не се оствариле. Војткевич не само што не вовел ред и дисциплина туку со своите непромислени постапки предизвикал револт против себеси. За да ја смири донекаде положбата тој презел подготовки за напад на Мехомија. Сепак, до планираниот напад не дошло. Месните Турци за да го избегнат судирот додека да им стигнат засилувања испратиле преговарачи во Банско божем да разговараат за мир. Разговорите што се повеле, и во кои востаниците бараале предавање на градот Мехомија, умртвиле секаква иницијатива за напад на градот.

Додека четата во Банско мирувала, четата под водството на Штерју Влавот интензивно се пополнувала со нови борци од селаните кои масовно му се приклучиле на востанието. Таа на 13 ноември презела напад врз селото Бања кое се наоѓало на патот Неврокоп — Мехомија.

Турците, здраво забарикадирани зад дебелите селски кули, успешно ги одбивале нападите. Слабо вооружени, селаните (некои само со секири, вили и стапови) ништо не можеле да им направат на опсадените. Единственото во кое успеале било да отфрлат една чета турска војска, која стигнала од Мехомија како помош на опсадените, како и да го одбијат нападот извршен од група башибозуци. Утредента востаниците од Банско донеле едно црешово топче, но ни тоа не помогнало. Целата работа била напразна. За тоа помагале и востаниците, кои, и покрај слабото вооружување, немале ни слога за единствена акција. Поточно, меѓу двете групи не постоела никаква координација, така што,



кога нападот бил подготвен и извршен од Штерју и неговите востаници, Војткевич со своите луѓе мирувал во Банско.

Во исто време нападот на една друга востаничка чета под раководството на војводата Ташко Бајраков врз селото Добриниште се покажал успешен. Селото било ослободено. Но, востаниците не можеле долго да му се радуваат на својот успех. На другиот ден, 14 ноември, на помош на турската посада во Разлог ѝ пристигнала турска војска од Неврокоп. Четата на Ташко Бајраков презела сè што било во нејзини сили да го спречи пробивот на турската војска преку клисурата на Добринишка река во котлината, но не успеала. Во исто време тоа бил и почетокот на крајот на акцијата во Разлог. Веднаш штом се слушнало за доаѓањето на турска војска четата на Штерју Влавот ја симнала опсадата на селото Бања, а четниците се повлекле по своите села. Во котлината завладеала паника. Селаните брзо почнале да ги напуштаат селата. Никакви мерки за заштита не биле преземени. Тоа било оставено само на себеси. Без секаков отпор на 15 ноември и Војткевич побегнал од Банско. Кога на 17 ноември во него влегла турската војска тоа било празно.

Селото кое со отворени раце ги пречекало четниците и масовно им се приклучило во инсценираното востание, било измамено и напуштено. А со неговото напуштање завршила и несреќната разлошка диверзија, која уште во почетокот почнала без ред, план и согласност. Позната како Разлошко востание, нејзиниот резултат бил: пет ограбени села (Бања, Горна и Долна Драгалишта, Нидобродско и Банско) околу 120 убиени и повеќе илјади бегалци.



Банско — слободно градче за време на востанието



## НАСТАНИТЕ ВО КРЕСНА ПО ОТСТРАНУВАЊЕТО НА БЕРОВСКИ ОД ВОСТАНИЕТО

По отстранувањето на Беровски од востанието, Софискиот комитет, со помошта на тројцата членови на комисијата и враќањето на Калмиков во востанието, ја вратил командата во свои раце на теренот кај Кресна, но со тоа не успеал да ја подобри расположбата меѓу востаниците и да ги совлада противречностите меѓу доброволците дојдени однадвор и востаниците од теренот — „внатрешни". Иако ги прифатил наредбите на комитетот, Стојан Војвода и натаму пројавувал независност во однос на неговите наредби. Него и еден негов колега Гаџалот ги викале „најнезависни" македонски водачи и херои на востанието.

Особено била силна омразата и нетрпението меѓу самите востаници — доброволци и „внатрешни". Последните одбивале да им се потчинуваат на заповедите на новото востаничко раководство. Нетрпението и самостојноста на „внатрешните" оделе дотаму што тие истите, кои на 28 октомври херојски му се спротивставиле на турскиот притисок кај село Градешница успешно одбивајќи ги нападите на регуларната војска и башибозуците, сега самите самостојно почнале да ги напуштаат позициите. Така, на пример, кога по едно советување во Влахи биле определени реони за секоја чета, Калмиков во својство на главен командант тргнал да ја инспектира положбата во одредените реони на четите, она што го забележал било повеќе од чудоневидувачко; на местото каде што биле одредени 60 луѓе да држат позиција нашол само 10, на друга позиција, наместо 300 души, нашол 50—60, а на најважната позиција што ја контролирала комуникацијата Се-

рез — Џумаја, од 140, нашол само 60 души. Покрај тоа, почнало и ограбувањето на складовите, кои биле далеку од позициите во Кресна. Распаѓањето било наполно. Во Влахи, каде уште се наоѓал штабот, Калмиков и неговите пријатели почнале да пијанствуваат. Обидот на комесарите да го вразумат се изродил во кавга, која, благодарејќи само на интервенцијата на Стојан Војвода, не се претворила во крвава расправија. Омразата што тлеела во срцата на двата лагера станувала јавна и секој час заплашувала да премине во крваво пресметнување.

Од своја страна Турците презеле опсежни мерки за ликвидирање на востанието во целата област. Ослабени, недостатно наоружани, внатрешно разединети, разочарани и огорчени, востаниците не биле во состојба да ѝ се спротивстават на турската војска. Единствено се обидел да даде некаков отпор Стојан војвода со своите востаници, но, ни тој не издржал многу. Под притисок на турската војска се повлекол кон селото Србиново во близината на демаркационата линија.

Разбивањето на востаниците и нивното повлекување во близината на границата до која турската војска од тактички причини не смеела да се доближи, уште повеќе ги распалило страстите меѓу редовите на востаниците. Оставени, во извесна мера, сами да решаваат за својата положба, без храна, дури сега дошло до израз меѓусебното нетрпение и осветничките намери. Особено се заостриле односите меѓу војводата Стојан Карастоилов и комесарите. Пресметнувањето го форсирал Калмиков кој не можел да му ги прости на Стојан поранешните унижувања.

Против војводата почнале да се шират најдолни интриги чија единствена цел била да го дискредитираат сред востаниците и со тоа полесно да се прифати неговото ликвидирање. Во тоа и успеале. Стојан и неговите другари ноќта на 25 ноември на најподол начин биле убиени.

Опишувајќи го овој злостор Тодор Страхинов кој и самиот бил уапсен како близок соработник на Стојана, вели дека ова убиство било претходно обмислен план и подмолно спроведена заседа. Според Страхинов, работата се одвивала на следниов начин: на 25 ноември



се вратиле од блиското село Мечкул во селото Оштава. Ноќта ненадејно биле задржани под стража во своите соби. Војводата Стојан и уште еден негов пријател биле убиени во собите кај што спиеле. При убиството на Стојан биле ранети и двата четника што биле негова придружба.

По убиството на војводата Стојан за да се прикаже неговото убиство како редовно, нормално, заради кршење на востаничките правила, бил исконструиран обвинителен акт што божем го разгледал „воениот совет" при „Привремената управа на Македонија", а судот го осудил Стојана на смрт. Протоколот што божем бил донесен на судењето, во село Оштава на 24 ноември 1878 год. бр. 2, е потпишан од „Атаманот на македонските востаници Адам И. Калмиков" и шест негови приврзаници меѓу кои нема ниту еден од македонските војводи. Сите се странци.

Денес во науката нема двоумење дека обвинувањето против Стојан Карастоилов кои не можат да издржат никаква критика се најобична конструкција за да се оправда убиството.

Убиството на Стојан Карастоилов ни малку не е резултат на лично пресметнување. Тоа во себе крие длабока политичка позадина чија суштина е пресметнување со еден од најавторитетните македонски месни водачи на востанието, кој до крај ѝ остана верен на идејата македонските востаници сами да раководат со сопствената борба за ослободување.

Со убиството на Стојан војвода била отстранета и последната пречка за Калмиков и другите да преовладаат наполно над „харамиите" во востанието. Но, со тоа почнала и меѓусебна оружена борба. Стојановите луѓе и пријатели, кои веднаш по убиството, поради страв од одмазда, се разбегале, набрзо се созеле и извршиле напад на штабот и комесарите. Последните, пред опасноста да бидат истепани, преку ноќта тајно побегнале во Џумаја, а оттаму продолжиле за Софија, бидејќи ниту во Џумаја не се чувствувале сигурни.

Убиството на Стојан предизвикало големо незадоволство не само во редовите на востаниците туку и во Бугарија, зашто тој како борец против турското ропство бил многу популарна личност. Меѓутоа, ова убиство и денес, сто години по неговото извршување, го чека своето расветлување во науката.

Ликвидирањето на Стојан војвода му нанело непоправен удар на востанието и уште повеќе го дискредитирало извалканиот авторитет на Благотворителниот комитет. Со смртта на војводата Карастоилов завршил првиот период од Кресненското востание.



## ВТОР ПЕРИОД НА ВОСТАНИЕТО ВО КРЕСНА

По овие крвави настани, Софискиот комитет бил принуден да изврши целосна промена на своите луѓе во востанието. Во него повеќе не постоеле комесарите, Воениот совет и Калмиков. На чело на востанието сега застанал владиката Натанаил Охридски.

Освен тоа, била заведена извесна толеранција спрема желбите на „внатрешните", така што Стојановите пријатели можеле на 8 декември 1878 година да извршат свечен погреб, со војнички почести на својот војвода и неговите другари. Од друга страна, на теренот на востанието одново се јавува Беровски.

По апсењето, Беровски првпат се јавува со писмо од Ќустендил на 12 декември 1878 година испратено до претседателот на Горноџумајскиот комитет, во кое го моли да го извести со новини во врска со востанието, да застане против злото и да работи за неговото исправување, додавајќи дека неговото отсуство (мисли од востанието) сигурно ќе се почувствува. Во истото писмо тој одново енергично застанува против вовлекувањето странци во востанието од Софискиот комитет, кои со светото народно дело изигрува комедија. Три дена подоцна, на 15 ноември, Беровски одново пишува од Ќустендил. Од тоа писмо се гледа дека тој веќе подготвил терен за повторно враќање во востанието и моли да се испрати муниција во Каршиека.

Под какви услови на Беровски му било допуштено да се врати во востанието?

Во писмото од 23 јануари 1879 година, пишувано од затворот во Горна Џумаја до Натанаил Охридски, за своето повторно доаѓање во редовите на востаниците тој пишува:

„По убивањето на војводата Стојан бев во Џумаја, кога од Каршиека веќе беше побарано да им се испрати главатар. Тогаш на предлог на Џумајскиот благотворителен комитет заминав за Каршиека..."

Нема сомневање дека во условите што настанале по убиството на Стојан Карастоилов, единствената личност која можела да придонесе за консолидација на востаничките редови бил Димитар Поп Георгиев — Беровски.

На 1 декември 1878 година Беровски веќе бил во село Сушица, областа на Каршиека која поради зимата и други причини сѐ уште не била зафатена од Турците. Доаѓајќи во Сушица, Беровски својски се зафатил да ги обнови и зацврсти редовите на востаниците. Пред него како основна се поставувала задачата да ја организира одбраната на Каршиека. За таа цел тој прво побарал да биде снабден со достатно количество оружје и муниција. Потоа ги повикал способните за борба селани од селата на Каршиека да му се приклучат во борбата, што веднаш било прифатено и најпосле ги повикал сите Стојанови луѓе заедно со војводите Коста и Анастас Жостови и тие да им се придружат на востаниците.

Опишувајќи ја скржаво, војнички, дел од акцијата што ја развил на теренот на Каршиека за повторно организирање на востанието и на власта на слободната територија, нешто што порано не било случај, Беровски во својот личен дневник што започнал да го води на 26 ноември 1878 година, меѓу другото забележува:

„На 26 ноември тргнав од Џумаја за Каршиека со Пахомија.

8 декември — од Моравци тргнав за Гореме. Во Гореме му забележав на Пахомија што пред простиот свет дава повод за непослушност и разврат. Но бидејќи тој не го прифати предлогот и продолжува да им зборува на селаните дека се слободни, што сакаат можат да прават, па дури некои од нив можат да одат кај Турците без последици, си дозволува да ме нападне како злосторник, дека моето движење ќе го сосипе населението ако ги слуша моите совети и упатства му реков да се врати во Џумаја".



„9 декември — тргнав за Цапарево каде се сретив со Златко и со другите востаници".

„10 декември, — испратив момчиња со писмо во селата Раздол, Добрилаки, Колибите и во Никудин за коњи со кои треба да донесат оружје од Џумаја".

„12 декември — тргнав за Седелец".

„13 декември — Од Седелец испратив 18 коњи за оружје и тргнав за Игралишта".

„14 декември. Во Игралишта собрав неколкумина од попрвите луѓе од селата, го потпишав Устројството на управувањето во Каршиека и го одбраа за капетан Златко. Запишав кои се за оружје, какво оружје имаат и поставив старешини".

„16 декември. Во Никудин поставив старешински совет, запишав кој какво оружје има и кои се способни да носат оружје".

„17 декември. Тргнав за Добрилаки".

„18 декември. Во Добрилаки поставив старешински совет и за Раздол, и запишав кој какво оружје има и кои се за оружје".

„19 декември. Тргнав за Цапарево".

„20 декември. Во Цапарево поставив старешински совет. За Цапарево и за Крушица. Запишав кој какво оружје има и кој се за оружје".

„23 декември. Во Седелец поставив старешини. Запишав кој какво оружје има и кои се за оружје. За неприбирањето во селото еден тепав, а од тројца зедов по една бела меџедија".

„26 декември. Во Игралишта ги прибрав под команда запишаните војници од Игралишта, од Маалата и од Седелец. За непослушност тепав 8 селани, и сите се прибраа во селото".

„28 декември. Во Цапарево тепав еден крстилчанин бидејќи беше зборувал против Уредбата".

„1 јануари 1879 година. Во Добрилаки ги посетив војниците".

„6 јануари. Цапарево. До стражарите, пропусно писмо за двајца тетовчани, за да поминат низ востаничките места за Џумајскиот округ".

„22 јануари. До Охридскиот митрополит, зошто сум затворен и објаснување на причините за тоа затворање".

Колку и да се скржави вестите што самиот Беровски ги запишал за својата активност, тие се сосема доволни да се согледаат напорите што ги вложувал за организирањето на востаничките редови во Каршиека и за изградбата на власта што израснувала од востанието. Веројатно по изработувањето на веќе цитираните Правила со сиот свој жар тој самиот се ангажирал да ја гради цивилната, или како што се вели во Правилата — граѓанската власт. Немало слободно село во Каршиека што не го посетил и во кое не формирал органи на власта — селски старешински совети, за потоа на 14 декември 1878 година, како што запишал во својот деловоден протокол во Игралишта, да ја „устрои управата за востаниците главатари на селата во Каршиека од Мелничкиот округ".

Сета оваа неуморна дејност на Беровски не можела да не даде плод. Говорејќи самиот за неа во писмото од затворот до Натанаил, пак сосема скромно забележал. „Од кога отидов во Каршиека неуморно работев според своите сили. Оние што беа бегалци од Кресненската битка кое со добро кое со лошо ги прибрав од колибите во нивните села и со селско одобрение им поставив старешини од селаните по тројца за секое село. Тие старешини го одбраа Златко од Палат за капетан на сите во Каршиека — да биде и судија и потврдија едно писмо како устав (по сè изгледа станува збор за Правилата, н.б.) по кој да се управува оваа земја. Според овој устав, во придружба на капетанот во сите села ги запишавме способните да употребуваат оружје, како и оружјето што го имаат, а на некои од нив што беа без оружје им дадов 72 пушки. На три места определивме по сто души како регуларни војници постојано да се наоѓаат за секој случај. Овој поредок на сите им се виде добар. Стражарите беа извршиле веќе две смени на по десет дена".



Активноста на Беровски му ја вратила сигурноста на населението. Тој го подигнал неговото самочувство и готовност за борба не само на слободната територија туку и на онаа која се наоѓала во близината на востанието, особено во Петричка околија.

Заплашуван уште при крајот на ноември со писмо од турскиот командант во Петрич, народот на овој крај постојано живеел во страв од упаѓање на турска војска, која можеби единствено само зимата ја спречувала. Меѓутоа, откако Беровски почнал со организирањето на народот стравот исчезнал. Тоа било и јавно изразено во одговорот до спомнатиот турски командант од 11 декември 1878 година, во кој се изјавува дека народот нема да се покори додека не се ослободи. Како потврда на овој одговор, дошло и судрувањето на 13 декември 1878 година со турската војска на река Лебница, близу до село Ѓурѓево, каде што востаниците разбиле една турска единица од 400 војници.

Благодарејќи на организацијата што успеал да ја изгради Беровски во Каршиека, било овозможено согласноста и дисциплината меѓу востаниците да се дигнат на висина. Приливот на нови селани бил сè поголем. Луѓето се јавувале со оружје и без него во редовите на востаниците. Како изгледало тоа — може да се види од овие неколку податоци: од околу 550 нови луѓе, што се пријавиле во редовите на востанието, според писмото на Беровски од 29 декември 1878 година, 343 биле без оружје, а 208 располагале само со кремки. Организацијата и приливот на селаните во востанието му овозможило на Беровски без страв да прими и доброволци испраќани од надвор. Така, тој во востанието го примил Црногорецот Андреја Николов со 50 души, а изјавувал дека ќе прими и други само под услов да бидат доброволци, а не самоволци или своеволов да бидат доброволци, а не самоволци или своеволни, т.е. да бидат готови да ги извршуваат неговите наредби.

Сите овие успеси зборуваат дека востанието било на пат да се развие во силно народно движење на селан-

ските маси од Источна Македонија со центар во Каршиека. Меѓутоа, во моментот кога се очекувале сè подобри вести за развојот на востанието, исчезнува секаква трага за дејноста на Беровски на теренот. Тој бил уапсен и затворен во џумајскиот затвор.

Зошто овој пат бил затворен Беровски, кога по предлогот на Џумајскиот благотворителен камитет отишол во Каршиека?

Иако засега нема директен одговор на прашањето, не е тешко тој да се открие.

Без оглед на тоа што во Каршиека отишол во договор со Комитетот во Џумаја, Беровски ја немал неговата доверба. Џумајскиот комитет отворено изразувал недоверба кон Беровски, кој не бил комитетски полномошник. Поради овие причини комитетот во Џумаја знаејќи го односот на Беровски спрема доброволците однадвор во еден момент бил принуден да ја врати назад за Софија четата на Црногорецот Андреја.

Впрочем, по сè она што го сторил Беровски на теренот во организацијата на власта, со донесувањето на Правилата кои директно биле насочени против Комитетот кому му се откажувало секакво право да се меша во македонските работи, освен спроведувањето на акции од чисто хуманитарен карактер итн., Правила во кои се правеле напори јасно да се дефинираат автономните и самостојни цели на македонските востаници и слободата на независни акции и односи, лесно е да се најде одговор кој е тој што повторно го тргнал Беровски од востанието и го фрлил во затвор. Тоа без секакво сомневање било по наредба на централата на Благотворителниот комитет „Единство“. Беровски тоа во своето писмо од затворот до Натанаил самиот сосема јасно го нагласува препишувајќи му ја целата работа како дело на шпиони. Тој вели:

„Највериот, најчесниот и најсамопрегорниот во народното движење е веќе в затвор за освета на неговите подвизи и на неговите добрини. Не знам како се изнесени на Вашето Високо Преосвештенство причините за тоа затворање, но од вашите поздрави заклучувам дека имате душевно сочувство како за свое чедо и прв соработник, по тоа дело за народот!?“...



„Јас сум од посовреме прежалената жртва и не сум за жалење макар и да загинев во Каршиека, Мелничко, како покојниот Стојан во Кресна, Оштава, тоа не значи ништо. . .“

По сè изгледа дека Беровски сепак „срекно“ поминал со тоа што бил фрлен в затвор.

Како што може да се види од горните редови на неговото писмо и уште повеќе од писмото на брата му Костадин Поп Георгиев испратено до Беровски уште додека овој бил на востаничка територија, нему му била подготвена истата судбина како и на војводата Стојан.

„Брате Димитрија, јас пристигнав во Џумаја поради гласовите што се ширеа во Ќустендил; нив ги слушам и тука. Само што пристигнав ме пресретнаа такви приказни дека се определени и задолжени некои (лица) за да нè убијат тебе и мене. Затоа, штом ќе го видиш моево писмо, не губи време туку стани и дојди во Џумаја додека е тука и охридскиот владика Натанаил којшто прашуваше дали си таму за да дојдеш да се разберете со него и задолжително да се увериш за тоа што ти пишувам“.

Според тоа, дилеми за незадоволството од работењето на Беровски и за субјектот што ја издал наредбата за неговото отстранување од востанието нема.

Отстранувањето на Беровски од востанието значело истовремено и распаѓање на целата организација што тој со толку љубов и труд ја создавал. Сепак, тоа не значело и автоматско пропаѓање на целата слободна територија. Таа си останала во рацете на востаниците, бидејќи и не била напаѓана. Меѓутоа, оваа положба почнала да се влошува со настапувањето на пролетта. Во почетокот на февруари командантот на турската војска од Петрич го обновил своето барање, народот доброволно и во мир да им се предаде на Турците, или нека се готви за борба. Селаните веднаш го известиле за тоа повереникот во Горна Џумаја и побарале од него помош.

Бидејќи востаниците не одговориле позитивно на барањата на турскиот командант, Турците презеле мерки со оружена сила да го ликвидираат востанието во Каршиека, а потоа да ја повратат целата Џумајска ка-

за, која, според решенијата на Берлинскиот конгрес, ѝ била вратена на Турција.

Веќе околу 20 февруари турската регуларна војска од 800 души навлегла во Каршиека и ги зафатила селата Игралишта и Цепарево. Со тоа положбата на востаниците станала неиздржлива. Натанаил, кој сега раководел со востанието, на секој начин гледал да ја задржи Каршиека во востанички раце, бидејќи тоа го барала и политичката ситуација во Бугарија.

Во тоа време во Бугарија заседавало Уставотворното собрание, чија трибина била користена од либерално-националистичките кругови на бугарската буржоазија за напади против решенијата на Берлинскиот конгрес за поништувањето на Санстефанскиот договор, на која Кресненското востание и, воопшто, немирите во Македонија ѝ користеле како аргументација. Поради тие причини и самиот Натанаил дошол на теренот во Каршиека со своето присуство да им влее сигурност на востаниците и да ги стегне нивните редови. Истовремено за намалување на притисокот на Турците во Каршиека, Натанаил побарал од Пловдив да испратат една чета на теренот на Разлог за да го привлече вниманието на турската војска на таа страна. Се обидел, сè поради тие причини, да се договори со познатиот уште од времето на Српско-турската војна од 1876 година руски генерал Черњеев. Потоа, во помош на Каршиека ги префрлил доброволните чети стационирани во Ќустендилско, користени за диверзии кон Крива Паланка и едно време командувани од словенецот Хубмајер. Со тие мерки Натанаил навистина донекаде успеал да го задржи напредувањето на турската војска, која и без тоа целата кампања ја водела бавно, очекувајќи погодни политички и временски прилики. Меѓутоа, овој успех на Натанаил привремено да го задржи напредувањето на Турците не траел долго. Кон крајот на април Турците успеале да ги истераат востаниците од Каршиека и со тоа да ја обноват својата власт над овој дел на Македонија.

Истерувањето на востаниците од Каршиека (при крајот на април 1879 година) значело истовремено ликвидирање на востаничкото движење во Серскиот санџак, на теренот на Пиринскиот дел на Македонија,

иако во близината на демаракационата линија се задржале уште извесни остатоци од доброволечките чети, кои биле користени како диверзантски. Всушност, Кресненското востание престанало да биде такво — ако се имаат предвид целите на едно востание, што резултирале од стремежите на народот што го носи — уште во времето на второто апсење на Беровски, бидејќи сета подоцнежна негова активност била замаглувана и извртувана за потребите на бугарската буржуаска пропаганда во борбата против решенијата на Берлинскиот конгрес, за постигнување на целите на имагинарниот Санстефански договор.

## ПРИЧИНИТЕ ЗА ЛИКВИДИРАЊЕТО НА КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ И ПОСЛЕДИЦИТЕ ОД НЕГО

Причините за ликвидирањето на Кресненското востание и воопшто на востаничкото движење во Македонија се повеќебројни од внатрешен и надворешен карактер.

Како што е познато Кресненското востание и воопшто вриењата во овој дел на Турската држава биле резултат на револуционерното раздвижување на Балканот особено на војните во тој период: Српско-турската и потоа Руско-турската и на односите меѓу големите сили во Европа. Според тоа, и напорите да се смири меѓународната ситуација во текот на 1879 година не можеле да не се одразат и врз смирувањето на движењата на поробените народи во Турција, односно врз намалувањето на нивниот интензитет дотолку повеќе што врз нив влијаеле или биле зависни од надворешни фактори.

Врз Кресненското востание, врз неговото избувнување, и покрај сè она што е порано речено, силно дејствувале и два надворешни фактора: бугарската буржоазија која многу придонела како за подигањето и уште повеќе за неговото задушување, и второ — интересите на руската политика.

Како што е познато, резултатите од Берлинскиот конгрес дејствувале како студен туш во Бугарија. Бугарската буржоазија, ставена пред еден акт што ги урнал сонииштата за голема бугарска држава на Балканот, кој со поделбата на Бугарија на два дела тукуречи одново ја фрлил во прегратките на султанот, никако не мажела да се помири. Нејзината реакција на решенијата на Берлинскиот конгрес била иницијативата за борба против нив, надевајќи се дека на таков начин барем донекаде ќе ги намали нивните последици, во прв ред одвојувањето на Источна Румелија од Кнежевството и нејзиното прогласување како автономна област.



Во рамките на оваа реакција била определена и акцијата во Македонија. За реализатор на оваа големобугарска активност спрема Македонија бил определен веќе спомнуваниот комитет „Единство" кој бил формиран на 29 август 1878 година во бугарскиот град Трново. Целта на овој комитет, што се однесува до Македонија, била да ја исползува експлозијата на гнев и немирите да ги стимулира и на тој начин да придонесе за реализација на набележаната политика.

Според зборовите на кнезот Дондуков, бугарската буржоазија презела сè што можела во Македонија за да ја предизвика активноста на Македонците. За таа цел ги пронашла и авантуристите — демобилизираниот бајрактар на донската војска Калмиков како и полјакот Војткевич.

Меѓутоа, бугарската буржоазија не се задоволувала само со стимулирањето и обединувањето на внатрешните сили во споменатата област на Македонија, туку таа се погрижила да им го наметне и своето раководство односно да ги потчини на своите егоистички цели и политички потреби. Задачата за тоа му била доверена на Софискиот комитет, кој бил прогласен за „средишен". Во него се собрале средствата од сите комитети во Бугарија, преку него била определувана тактиката на востанието и насочувани акциите, од него доаѓале наредбите за елиминирањето на било каква самостојна активност на македонското востание што не одговарала на интересите на бугарската политика.

Бидејќи методите што ги диктирал Благотворителниот комитет не биле прифатени од македонските востаници, Комитетот се погрижил да ги разбие внатрешните сили и да ги ликвидира нивните водачи. Губејќи секаква доверба во внатрешните сили, раководството на востанието Комитетот го префрлил на Ќустендилските села. За раководител бил именуван Натанаил

Охридски, а за негов заменик, Словенецот Мирослав Хубмајер, кој бил поставен за началник на главниот штаб.

Впрочем, во тоа време, во почетокот на 1879 година судбината на востанието веќе била решена. Подржувањето и понатаму на немири во Македонија, како и порано, само сега понагласено ѝ требала на бугарската буржоазија од чисто пропагандни причини. Во тоа време во Трново било свикано Уставотворното собрание на Бугарија кое требало да ги донесе основните закони на новото Кнежевство.

Според општото мислење, ова собрание било најзгодна форма да се протестира против Берлинскиот конгрес, служејќи се со аргументацијата на востанието во Кресна, и воопшто со немирите во Македонија. За таа цел, на 24 и 25 јануари 1879 година во Ќустендил бил свикан и состанок на Македонци од разни градови на Македонија кои ополномоштиле тројца претставници: двајца Бугари од Трново, членови на Трновскиот благотворителен комитет, и еден Македонец од Велес, да ги застапуваат интересите на Македонија пред Уставотворното собрание и пред јавноста. Покрај тоа што овие претставници развиле голема пропаганда за „обединување" на Македонија со Бугарија, а со цел за зголемување на својот притисок тие му давале директиви на Натанаил да се испраќаат телеграми од Ќустендил до собранието заради општите цели.

Во исто време се давале директиви од името на македонскиот народ да се испраќаат меморандуми до големите сили итн.

Активното мешање на бугарската буржоазија во востаничкото движење во Македонија и конкретно во Кресненското во 1878 година настојувајќи да го впрегне во колата на своите интереси, сосема разбирливо придонело за неговото пропаѓање.

Колку вистински бугарската буржоазија била заинтересирана за ослободувањето на македонскиот народ покажал нејзиниот однос спрема раководителите на востанието Стојан Карастоилов и Димитар Поп Георгиев Беровски кои поради својата самостојност на најгруб начин биле отстранети од него, така и последните дни од дејствувањето на доброволечките и други



чети. Имено, кога во пролетта на 1879 година станало јасно дека големите сили се решени да ги спроведат во дело своите одлуки, по сугестија на владините кругови почнале подготовките за распуштањето на доброволечките чети, преку кои Благотворителниот комитет го осигурувал своето присуство во востанието. Прво, под предлог дека не е можно само од границата да се води востание, тие кон крајот на месец април биле уфрлени во разни места на Македонија, а потоа на 25 мај, кога бил избран кнезот на Бугарија и кога се смирила меѓународната ситуација во Европа, биле распуштени и последните остатоци од доброволечките чети.

Друг фактор што влијаел за појавувањето, а потоа и за пропаѓањето на востанието, бил сплетот од интереси на големите сили спрема Балканот, во прв ред интересите на руската и англиската политика, а потоа и настаните на Балканот од 1878 година.

Веднаш по заклучувањето на Берлинскиот конгрес, во реонот на Источните Родопи дошло до востание на Турците под раководството на еден Англичанец, Сенклер, против решенијата на тој конгрес. Овој акт режиран од англиската дипломатија, бил пресметан како против акција на руските поткрепувања да се организира во Бугарија движење против Берлинскиот договор. Како одговор на овој англо-турски чекор, Русите го поткрепиле движењето на Бугарите во Родопите. А во таква ситуација имено почнало и Кресненското востание.

До каква мера руската политика на Балканот влијаела за избувнувањето на востаничкото движење во Источна Македонија е проблем на посебни проучувања. Меѓутоа, надвор од секакво сомневање е дека близината на руската војска, и уште повеќе заземањето на Горна Џумаја од еден нејзин одред како етапа кон реализацијата на одредбите на Сан-Стефанскиот договор, бил фактор кој сам по себе делувал охрабрувачки за поинтензивно раздвижување на поробениот македонски народ. Кога пак тоа раздвижување активно, морално и материјално го потпомогнала високата команда на руската војска во Бугарија, тогаш може лесно да се сфати колку тоа било силен фактор за покренување на востанието во Македонија. Тоа создавало

илузија дека зад востаниците се наоѓа Русија и руската војска која во секој момент можела да им дојде на помош на востаниците.

Впрочем, каков бил односот на руските воени власти во Бугарија спрема востаничкото движење во Македонија зборува и присуството на окружните началници (кои биле Руси) на Ќустендил, Дупница и Горна Џумаја на договорниот состанок во Рилскиот манастир, есента во 1878 година, на кој се расправало и донеле одлуки за кревање на востанието.

Според тоа врските на командата на руските војски во Бугарија со востаничкото движење во Македонија е надвор од секакво сомневање. Дипломатските англиски, француски и други извештаи од тоа време даваат убедливи докази за постоењето на тие врски.

Сепак, од тоа не треба да се извлекува заклучок дека тоа било и официјален став на руската политика. Напротив, официјалната руска политика ни малку не била склона да ја комплицира својата и така тешка меѓународна положба по војната. Затоа, кога востанието се разгорело, што било причина за возбудување и интервенции кај дипломатските претставници во Цариград, во Петроград било осудено однесувањето и делувањето на некои претставници на руската војска во Бугарија, особено тоа на кнезот Дондуков. Меѓутоа било потребно да поминат уште неколку месеци додека дошло до запирање на помошта што руската команда му ја давала на Благотворителниот комитет. Ова создало впечаток на двоен однос на руската политика спрема востанието: еден позитивен и активен чии носители биле руските воени власти во Бугарија и друг негативен на руската официјална политика. Меѓутоа, во првата половина на 1879 година, Русите ѝ ставиле крај на оваа ситуација. На една страна го прекинале секое натамошно потпомагање на акциите на Благотворителниот комитет, на друга побарала од Бугарија да ги почитува решенијата на Берлинскиот договор и да прекине со создавањето на немири во Македонија. Еден месец подоцна Натанаил ги распуштил доброволечките чети.

Освен наведеното за задушување на востанието придонеле и други надворешни фактори. Избувнувајќи во времето на една вжештена ситуација по Руско-турската војна и Берлинскиот конгрес, кога страстите и сметките на големите сили уште не биле смирени поради извршените промени на Балканот, во дипломатските кругови и особено во европскиот печат востанието било пречекано како увод во нова војна. Низ печатот на заинтересираните земји, особено Австрија, Англија итн. потекле најсензационалистички вести за ширината, јачината, целите итн. на востанието. Тоа, се разбира, уште повеќе ја подгрејувало меѓународната ситуација. Особено била алармирана Англија која во востанието ги гледала замешани прстите на Русија, односно како нејзин обид за рушење на Берлинскиот договор и за излез на Средоземното море.

Мотивирана да ги заштити своите витални империјалистички интереси во овој дел на светот, Англија активно се ангажирала да им помогне на Турците што побрзо да го ликвидираат Кресненското востание и да се спречи неговото ширење во другите делови на Македонија.

Покрај непогодните меѓународни односи во 1878/79 година што придонеле да пропадне востанието, постоеле и внатрешни причини кои не помалку помогнале за тоа.

Во прв ред Кресненското востание и воопшто востаничкото движење во Македонија во тој период, како што веќе е истакнато, не било резултат на систематска револуционерна активност туку израз на спонтанитет поттикнат од надворешни фактори.

Општествените услови во Македонија уште не биле развиени до степен што би овозможувал раководниот субјективен фактор да раководи со широко развиено револуционерно движење. До тоа ќе дојде дваесет години подоцна. Основната маса на револуционерното движење — селото сè уште не била подготвена да ја понесе тежината на една трајна, исцрпувачка во секој поглед револуционерна активност. Во Кресненското востание дошла до израз спремноста донекаде со сопствени средства да се купува оружје, но ова било далеку од тоа да стане масовна појава.

Освен тоа, за успехот на востанието не била од мало значење и висината на револуционерната свест и дис-

циплина. Не биле ретки случаите на недисциплина. Преземањето акции од одделни арамиски војводи поради лични користи придонесувало уште повеќе да се продлабочува нестабилноста меѓу востаниците поделени на „внатрешни" и „надворешни".

Обидот на раководството со донесувањето на Правилата да изврши поврзување меѓу востаничките сили во Македонија, да се потчинат тие на единствено востаничко раководство поради повеќе причини и особено поради опструкциите на Благотворителниот комитет не успеал. Поради тоа и востанието во Источна Македонија останало изолирано од другите делови на Македонија. Вистина, во него зеле учество борци од цела Македонија, но тоа не било достатно за успех.

Надворешните и други околности од субјективен и објективен карактер претставувале причина за трагичниот крај на Кресненското востание.

Меѓутоа, без оглед на неговиот неуспех, резултатите од него не биле само негативни. Иако последиците по народот во областа на востанието биле вонредно тешки, на десетици запалени села, околу 25 000 бегалци, пустош, глад, мизерија, придружени со неподнослив терор, востанието остави зад себеси големо позитивно наследство.

Пред сѐ, уште во самиот тек со својот одглас тоа придонело за поцврсто поврзување меѓу македонскиот народ на политички план, внатре и надвор од земјата.

Избувнувањето на Кресненското востание во кое учествувале Македонци од цела Македонија, особено оние што биле ополченци во руската војска, се одразило речиси во целата земја. Насекаде имало помали или поголеми немири.

Во периодот на најголемите успеси на Кресненското востание, до првото отстранување на Беровски од него, (3 ноември 1878 год.) според францускиот генералштабен капетан Де Торси, во цела Македонија постоеле бројни чети. „Тие растат, се снабдуваат со средства за поголеми акции и се во состојба да играат извесна политичка улога", вели Де Торси во своето писмо од 9 ноември 1878 год.

Говорејќи потоа за ширината на „востаничките снаги" чии „акции се доста конфузни" тој според местото на делувањето и соработката ги дели на 4 одделни групи:

1-та група на исток, територијата на Малеш и Мелник. . .;

2-та група, на север, области на Козјак Планина, меѓу Врање, Скопје и Ќустендил;

3-та група на запад, Карадак и Веречка Планина меѓу Битола, Корча, Костур и Лерин;

4-та група, на југозапад, масивот на Олимп и неговите ограноци, меѓу Кожани, Бер, Катерини и Воден".

Не навлегувајќи во тоа под чие влијание биле овие групи, вестите на овој офицер се уште еден аргумент повеќе покрај оние во Правилата за ширината на востаничкото движење во Македонија, кое, ако се потсети на „Правилата на македонскиот востанички комитет", востаничкото раководство настојувало да ги поврзе.

Особено на силен одглас наишло Кресненското востание сред македонската печалбарска и политичка емиграција во Србија и Романија. Со какво интересирање и желба да му се приклучат била примена веста за востанието сред Македонците што биле тогаш во Србија, сведочи писмото на окружниот началник во Врање од 7 ноември 1878 година до претседателот на владата Јован Ристиќ. Во писмото се вели: „Востанието во Македонија им направило голем впечаток на луѓето од Стара Србија (Македонија — б.н.) што се наоѓаат сега во Врање, а исто така и на свесните Срби што се во Турција. Досега повеќепати доаѓале кај мене да бараат упатства што да прават, дали да им се придружат на востаниците, кои ги подржуваат руско-бугарски комитети или пак не".

За силниот притисок што го вршела македонската емиграција во Србија врз српските власти и за сериозноста на проблемот сведочи брзината со која министер-претседателот Ристиќ одговорил на молбата од Македонците. Два дена по испраќањето на писмото на 8 ноември 1878 година тој одговорил: „Востанието во Македонија нема изгледи на успех, бидејќи ниедна држава нема да го потфати. Доколку Србите (Македонците — б.н.) од нашата околина би му се приклучиле, последиците за нив би биле само залудно пролевање крв и опустошување на нивните куќи, а за нас

вознемирување на нашата граница. Затоа одвратувајте ги од учеството во востанието оние што мене ми пишуваа и сите други што би можеле да паднат во искушение да му се придружат“.

Советот на Ристиќ не ги задоволил очекувањата на Македонците во Србија. Тие и натаму настојувале да не им се пречи да му се приклучат на востанието.

Во своето писмо од Врање (28.XI 1878 год.) Кузман Бацовиќ му пишува на Натанаил дека штом слушнал за востанието почнал да ги организира Македонците во Србија и дека неговата иницијатива со готовност била прифатена.

Прашувајќи се зошто уште не е раскинато петвековното ропство, „зар Адамовата клетва уште тежи над македонскиот народ“, тој додава:

„Македонците вкусија од духот на слободата и затоа секој е решен да умре за чест и златна слобода, наместо да живее во ропство и азиска тиранија“.

Со не помалку радост и одушевување востанието го пречекала и македонската емиграција во Романија.

Во писмото на македонските печалбари, кои за потребите на востанието издвоиле 2 100 франци од својата скромна заработувачка, меѓу другото се вели:

„А ние гледаме денес дека сме заостанале поназад од сите словенски народи во нашето ослободување, гледаме и тоа дека сме изоставени на Берлинскиот конгрес. . . Затоа на нас сега ништо не ни останува, освен да се дигнеме сите Македонци против нашите непријатели и да ја пролееме крвта за своето ослободување, за да види цела Европа дека сме народ достоен за да ја примиме слободата и да застанеме во редот меѓу образованиот свет со наша сопствена администрација . . .“

Кресненското востание по многу нешта е различно од другите селски востанија дотогаш во Македонија. Заслужува внимание неговиот почеток, развој и оформување. Тоа во текот на револуционерната акција го модулира својот самобитен лик различен од оној што настојувала да му го наметне бугарската буржоазија.

Во Кресненското востание првпат, со оружје в рака и со перо, на политички план е истакната самостојноста на борбата и целите на македонскиот народ за



создавање сопствена независна држава и врз таа основа им е даден отпор на новите надворешни стремежи за потчинување.

На крајот, како резултат од целокупниот општествено-политички и културен развој во Македонија и посебно во Серскиот санџак во текот на целиот XIX век, не може да не се констатира дека Кресненското востание со појавените во него барања за независност и самостојност во својата борба за ослободување од турското ропство, претставува врвна точка, пред појавата на ВМРО, на борбата за политичко и национално еманципирање на македонскиот народ.

## СОДРЖИНА



Издавач:
ООЗТ Книгоиздателство „Наша книга"
Скопје

*

Д-р Иван Катарџиев
КРЕСНЕНСКОТО ВОСТАНИЕ
1878

*

Директор
Методи Размовски

*

Јазична редакција
Владо Поповски

*

Коректор
Орхидеја Павлова

*

Ликовно-технички уредник
Томислав Филипов

*

Печатено во ООЗТ печатница „13 Ноември"
при НИК „Наша книга" — Скопје
Тираж — 3000